## Уводен збор

По ослободувањето се разви интензивна творечка работа на македонски јазик. Со необично брз темпо се изградуваше тој како литературен јазик во своите различни служби. Но се' до скоро, иако доста се дискутираше по јазичните прашања, малку за нив се пишуваше. Тој факт се објаснува просто — ние немавме повеќе подготвени работници што да можат на нужна научна висина да го постават расправањето на тие прашања. За среќа денеска стоиме во овој 'поглед многу подобро. Штом може кај нас да се издава дури месечно јазично списание, тоа го покажува несомнено растежот на оние кадри што треба теоретски да го осветлуваат развојниот пат на нашиот народен и литературен јазик.

Статиите што се печатат овде се речиси единствен писмен израз и одглас на некои важни моменти во развитокот на литературниот јазик по ослободувањето. Но јас не само во тоа наоѓам смисла за нивното посебно објавување, ами уште и во увереноста дека погледите искажани во нив можат и натаму позитивно да дејствуваат при приоѓањето кон прашањата на нашиот литературен јазик. Управени непосредно кон практиката, тие требаше и да го издржат испитот на практиката: ако во нешто и излегло поинаку, се надевам дека во целоста тие погледи се оправдаа.

При читањето треба да се има предвид кога се овие статии настанати. За тоа ги давам овде потребните податоци: 1. „За македонскиот литературен јазик" го претставува заправо заклучниот дел од брошурата „Македонската литература и македонскиот литературен јазик", напишана во мај 1945 г. и наскоро по тоа објавена; 2. „Одживените речнички елементи во нашиот јазик" — печатено во „Нов ден", бр. 3, декември 1945 г., со само малку поинаков наслов: „Одживените елементи од нашиот јазик"; 3. „Белешки за речникот на нашиот јазик" — печатено во „Нов ден", бр. 7-8, септември-октомври 1946 г.; 4. „За употребата на релативните заменки" — печатено во „Македонски јазик", год. I, 1950, бр. 1 и 2, под наслов „Употребата на релативните заменки: што, кој што итн."; 5. „Македонскиот литературен јазик денеска" — печатено во „Социјалистичка зора", бр. 1, јануари-февруари 1950 г.

При редактирањето се испуштени неколку реченици и наместа се извршени сосем лежерни стилски измени. Текстот е сообразен со денешниот наш правопис.

**Б. К.**



## ЗА МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК

Денеска македонскиот литературен јазик влезе во периодот на своето полно оформување. Ние имаме веќе создаден поетски јазик, доволно нијансиран да може да предаде сложни преживувања. Другите функции на нашиот јазик, во публицистичката и научната реч, исто така се' поблиску се определуваат. Се разбира, еден јазик не може прекуден да се оформи како литературен. Ќе треба да мине извесен период на барање дури да се излеат строго формите на нашиот литературен јазик. Но треба да се подвлече дека нашиот јазик ќе се оформи многу побрзо одошто беше тоа случај на пример со српскиот или бугарскиот јазик. Затоа треба кај нас да се издигне свесниот напор да дојдеме што поскоро до монолитен јазик. Силата со која се сплотува македонскиот народ во едно е многу голема, та и волјата да создаде свој изедначен јазик кај него е особено потцртана.

Кај нас треба да се спречуваат деструктивните струи во нашиот литературен јазик. Поточно кажано, тоа значи дека основата што е дадена досега во нашата литература, тие црти што се јасно изразени, треба да се бранат од внесувањето на нови елементи, противни ним, што би донесле до поголема мешаница во нашиот јазик. Така на пример, при утврдениот изговор с о л з а

или с о л да се внесува сега с л з а, с'з а, с о љ, значи да се оди назад. Или покрај јасно изразената членска форма от: д е н о т, да се застапуваме за о: д е н о.

Да се постави на здрава основа изградбата на нашиот јазик, тоа значи да се спроведат доследно оние радикални црти што го чинат неговиот скелет, а што се земени од нашите централни говори. Придонесот од другите наши говори ќе биде тогаш ценет, ако не задира во тие основни црти на нашиот литературен јазик. При спонтаното налагање на една црта како литературна, нејзината живост и типичност, нејзината распространетост, секако играат прворазредна улога. Тој принцип треба свесно да се издигне таму кај што ќе се јават двојбености во нашиот литературен јазик. Погледнато така, формата б е г а в а, ограничена на скопскиот говор, понежизнена е од б е г а а, која ги сврзува множеството македонски говори, и досега се изрази во нашата литература.

Кога влегува во периодот на своето целокупно разгрнување, нашиот јазик се гледа не дотаму развиен, за да може да даде прецизен апстрактен израз. Тој што пишува денеска македонски, тој што преведува од некој друг јазик, ќе запре често пред изборот на некој апстрактен збор, ненастанат во нашиот народен говор. Тоа нешто е карактеристично за секој еден јазик во периодот на неговото оформување за литературен. Кај нас навидум најлесно го нашле тука крајот оние што велат дека се' што ни треба за апстрактен израз, па — ќе си го земеме направо од руски. Независно од тоа што ние, како и другите словенски народи, ќе примиме многу елементи од рускиот јазик, една формулировка како горната може да се нарече — јазична дембелана. Со таква формулировка се парализира волјата за свесен



напор да се гради јазикот. Нема што да се стегаме да творниме, да бараме, да изведуваме од веќе даденото, да развиваме нови значења од народни форми, штом можеме преспокојно да си земеме од богатиот руски јазик. На практика тоа води дотаму што се заборава да се види дали има кај нас народен збор за нешто, ами просто се зема руската форма, научена впрочем од бугарскиот јазик. Така се вели д о в е р и е покрај народното в е р б а (н е м а в е р б а), ж е л а н и е покрај народното ж е л б а, ж е л а (и м а м ж е л б а) итн. На практика, понатаму, тоа води дотаму, да се земаат извесни форми што по својот состав не се денеска во духот на нашиот народен говор, иако при само малку асоциирање би можеле во него да се најдат такви форми, што да послужат за образец за нивното образување. Така на пример се среќава у п р а в л е н и е, п р е т с т а в л е н и е покрај народните форми од истиот корен: с у п р а в а, н а п р а в а, п о т с т а в а, што арно покажуваат дека би требало да се образува и: у п р а в а, п р е т с т а в а.

Ние треба на прво место да ја истакнеме мислата, нашиот литературен јазик да се развива од своите можности, преку живите наставки и начини за образување што ги има во нашиот народен говор. Понатаму сосем природно иде земањето назаем од другите јазици, па и од рускиот. Тоа што можеме веќе да си ја опсебиме народната поезија ќе придонесе многу како за обогатувањето на нашиот речник, зашто во неа има убави зборови што на појцината не им се познати, така и за чистењето и на самата синтакса, на нашата реченица од туѓи намети. Издавањето на нашите народни песни, прикаски, пословици и гатанки во што поскоро време е и од таа страна задача од првостепено значење.

Тоа е патот по кој врви формирањето на нашиот литературен јазик, тоа се и прашањата што излегуваат отаде. Да создадеме јазик строен и изразит, што да биде вистински белег на македонската нација, — ете ја целта што треба свесно да ја поставаат творците на нашата култура. Тоа се постига не со запинање за некои небитни елементи, во стремеж да се изразат божем преку нив извесни македонски одлики, — туку со издигањето на оние основни црти од структурата на нашиот литературен јазик.

Нашите творци треба да го знаат тоа, тие што на презрениот досега македонски збор му ја враќаат светлината, како на златно јаболко фрлено в кал. Во нашиот слух се имаат напластено многу туѓи звуци, често потсвесно туѓото ни се чини поарно од нашето, но нема да мине долго, и сите нас, нашето *с а к а м*, изговорено од нашата сцена, ќе не' понесе во трепет како најубав Пушкинов стих од устата на Татјана.

Ние сега ја осовоаме својата култура. Наша е иднината. А тоа значи дека станува наше и минатото, и ние на него, фалсифицирано досега, ќе фрлиме јарка светлина, со заграб, зашто за нас е јасно како бел ден дека целиот развој, па тука и на нашата литература од порано, е нужен чекор по чекор до денешниов ден, кога македонскиот народ за првпат во слобода ја твори својата национална култура.



## ОДЖИВЕНИТЕ РЕЧНИЧКИ ЕЛЕМЕНТИ ВО НАШИОТ ЈАЗИК

Македонскиот јазик преживува денеска револуција во својот развиток. Само како вистински революционерен скок ние можеме да го определиме формирањето на литературниот наш јазик, кој во еден повисок облик ги обединува елементите од народните говори и во исто време создава нови свои, својствени само за него, карактеристики.

Дијалектичкото учење за јазикот, кое во јазичниот развој гледа многострук и сложен одраз од историско-економските промени во општествената структура, наоѓа своја најдобра потврда на материјалот од оние современи јазици што допрва денеска успеваат да се оформат како јазици литературни. А македонскиот е имено таков јазик.

Тој се разви низ национално-ослободителната борба на македонскиот народ, која од својот почеток беше борба против турскиот феудален строј и против империјалистичкиот гнет во Македонија. Историските промени што настанаа отаде удрија свој печат на обликот на македонскиот литературен јазик, како основно и најмоќно средство за израз на нашата народна мисла. И во она кршење што настанува денеска кога низ судирањето на различни јазични форми се изострува се-

чивото на нашата литературна реч, — се отфрлаат многу елементи што не можат веќе да изразуваат една жива содржина, што немаат понатамошен развиток, туку и' припаѓаат на минатоста.

Тоа се однесува во прв ред до речникот. Во областа на апстрактното лежи тежиштето во доразвивањето на нашиот литературен јазик, кој изнајдува средства за предавање на апстрактната мисла, избирајќи, земајќи назаем, создавајќи одново и отфрлајќи ги оние зборови и изрази што веќе се одживеле. Така множество зборови ја наоѓаат својата умирачка со исправањето на живата снага на нашиот литературен јазик, а тоа се во прв ред и во најголем број турските елементи во нашиот речник, особено тие со апстрактна содржина.

Нас не' наведува да говориме за судбината на тие зборови главно тоа што денеска кај нас уште, и не ретко, поради немислење кога се пишува или поради други причини, се среќаваат такви зборови и изрази, осудени на исчезнување.

Така само пред неколку дена можевме да прочитаме во „Нова Македонија" ваква реченица: „Треба да се има многу долно мнение за македонскиот народ, за да поверуат дека тој ќе к а н д и с а да стане објект на колективен посед" итн. Или: „Б а ш к а од тоа Министерството на просветата додели како прва помош 20.000 динари" итн. Често се мернува изразот „к о м ш и с к и т е држави" или нешто како „добрите к о м ш и с к и отношенија меѓу балканските народи". Си споменуваме дека еднашка се пиша за голема „з а г а ј л е н о с т" (од г а ј л е) во Англија поради немирите во Индонезија.

Ние зедовме мал број примери, а такви би се приобрале доста, — но и на нив можеме да си ја изјасниме мислата. Психолошки употребата на горните турски зборови може лесно да се разбере како еден стремеж да се најде посебен збор во однос на другите јужнословенски јазици, опирајќи се притоа на погрешната претпоставка дека најдениот збор е чисто народен, македонски. Така е конкретно со горниот пример, кај што преводачот го предава „ще се съгласи" од бугарскиот текст со „ќе кандиса", верувајќи дека нашол добра замена.

Прашањето што се поставува тука е да се знае која е основната причина што турските апстрактни зборови, па и воопшто голем број од турските зборови, не може да најдат место во нашиот литературен јазик. Основната причина за тоа нешто лежи во фактот што тие припаѓаат со својата смисловна содржина кон една епоха помината, победена во развојниот пат на нашиот народ — кон турскиот феудализам. Националната пробуда на нашиот народ и културното раздвижување во него, започнато во XIX век, значеше рушење на темелите на беговскиот феудализам, негирање на неговиот бит и идеологија, во кој историски процес, заедно со политичката ориентација на нашиот народ накај словенскиот свет, идеше на литературното поле до се' посилен израз словенската јазична стихија. Нашиот литературен јазик се развиваше од својот почеток под тој знак, а на прво место, директно и преку бугарскиот, под влијанието на рускиот јазик. По таков начин, турските елементи, негирани од словенските, што носеа нова животна содржина, се осетија како архаизми и се ограничија да живеат само уште во простонародниот говор. Денеска, кога нашиот јазик добива во сите правци поизјаснета и постегната форма, чистењето од тие одживени турски елементи произлегува само по себеси од

оној правилен стремеж да се разгрнат вистински живо-творните изразни средства, заложени во структурата на нашиот јазик, и понатаму да дојдат до полн израз словенските и интернационалните апстрактни зборови, така како што тоа стана во другите јужнословенски јазици.

Денеска, дури и во секидневниот говор, многу турски зборови ја носат јасно таа своја поврзаност со еснафскиот бит и не е редок случај да се употребуваат со нијанса на насмешливост. Така на пример тешко би го употребил к а н д и с а и тој што ја превел цитираната погоре реченица, во еден ваков, каков да е, случај: „Черчил не к а н д и с а да го потпише тој договор“. Комичноста на таков израз лесно се сеќава од секого.

Овдека ќе изнесеме и една друга карактеристика на турските зборови во нашиот јазик што исто така придонесува за нивното отфрлање — тоа е нивната изолираност. Обично се примал од туѓиот јазик еден збор изолирано од другите што стојат во коренска врска со него. И затоа, кога денеска литературниот јазик бара оживена продуктивност за образување на повеќе изведени зборови од еден корен, така примените турски зборови остануваат како отсечени и јалови. Од к а н д и с а м веќе тешко да ќе се реши некој да образува именка што ќе означува исто што и с о г л а с и е или с о г л а с н о с т.

Примерот „к о м ш и с к и т е држави“ јасно ќе ни го илустрира тоа што го кажавме за поврзаноста на турските зборови во нашиот јазик со патријархалниот живот. Мене никако не ме зачуди што за тој израз еден познаник ми рече дека имал, кога ќе го сретнел во весникот, претстава за двор, каде што двајца нашинци, добри комшии, се муабетат преку плот. До толку е тој збор заситен во нашата свест со една тесно ограничена битова содржина, што навистина треба да се полага непотребен напор, за да се развие во него апстрактно значење, додека тоа лесно се постигнува во нашата свест во однос на зборот с о с е д е н — „с о с е д н и т е држави“ ( во галичкиот говор — с о с е д). Истото ќе го поткрепат следниве примери. Зборот „сефалак“ не може да се земе место зборот „уживање“, бидејќи тој буди претстава за една сосем подруга опстановка, за турски теферич, а не за онаа содржина што буржоазниот бит ја влеал во значењето на зборот „уживање“. Нашето љубовно чувство не можеме да го наречеме денеска „севда“ без нијанса на хумор, бидејќи тој збор им припаѓа по своето значење на оние времиња кога ергените ги сучеле мустаќите оддалеку, давајќи им по таков начин на своите љубими да разберат за нивните внатрешни чувства. Исто така зборот „кадро“ (примен преку турскиот), покрај интернационалното „фотографија“ (фотограф би се рекло сигурно „кадраџија“), непремено не’ пренесува во атмосферата на оние старински одаи, каде што на фотографиите од турско време ќе видиме бабалаци застанати во импозантна поза, со пискули и ќостек на мевот. До толку е уште понеуспешен обидот да се развие од „кадро“ апстрактно значење на о б р а з или л и к во уметноста.

Доста се приведените примери да ни изјаснат како во развитокот на речникот на нашиот јазик ред турски елементи, сукобени со словенските и интернационалните зборови, останале обележени како производ на една одмината епоха и не се приспособиле со своето значење кон новите форми на животот. Затоа ним не им е

местото во нашиот литературен јазик. Тие можат да дојдат во литературата само тогаш, кога се дава слика на патријархалниот бит, за појарко обележување на она восприемање на животот, карактеристично за тој бит. Таков е случајот во оние работи на нашите поети што се по форма произлезени од народната поезија и што поради тоа се неминовно сврзани со нејзиниот речник. И кога Венко Марковски вели:

Излези, калеш Калино,
излези, пиле шарено,
с е в д а ме мори голема —

тогаш навистина тука с е в д а не може да биде заменета со љ у б о в. Исто така лесно се разбира дека ќе биде силно прошарен со такви елементи јазикот во битовата пиеса на Васил Иљоски — „Чорбаџи Теодос".

Но штом ќе стане такво нешто во „Тартиф", во македонскиот превод, тоа веќе не е работа како што треба. А нажалост стана, и тоа беше директниот повод за оваа статија. Тој случај покажа дека опасноста за застранување во однос на одживените речнички елементи во нашиот јазик се' уште не е мала, и дека треба да се фрли повеќе јасност на работата.

Ние сите разбираме што значеше поставувањето на „Тартиф" на наша сцена и каков сигурен чекор се направи со тоа по патот на завојувањата на нашиот млад театар. Но толку потешко му паѓа на човека, кога треба на доста места во јазикот на преводот да чуе турски зборови имено од категоријата на разгледаните погоре. Тоа значи ни помалку ни повеќе туку да го снижиш на тие места истанчениот поетски јазик на Молиера, јазикот на францускиот двор од XVII век, до нивото на нашето балканско, касабско, чаршиско муабетење. Тоа значи да не го разбереш ниту приближно стилот на Молиера, грациозен, приповдигнат и наместа помпезен, и да го вулгаризираш до немајкаде.



И само по себе се разбира дека така се стигнува до смешното. Ние нема да бидеме исцрпни во примерите, но и овие ќе се доста за показ:

Ете овие муабети Ве бендисуат„ снао.

И од целата таа бркотија и најумниот човек ќе се саштиса.

Вистина, му дадов на Валер збор за Вас„ ама слушам оти бил мераклија на комар.

Да му речете оти срцето никогаш не може да сака за атер.

Навистина примери од „висок стил" за кои нема потреба од објаснение. Треба само да чуе човек како звучи во устата на трогнатиот Оргон, кога тој расправа за срекавањето со својот обожаван пријател Тартиф, оваа несреќна македонска варијанта: „Секогаш идеше в црква смирен и секогаш клечеше каршија со мене". А пак навистина класичен пример за проникнувањето на две стихии, ориенталната и аристократската западноевропска, претставуваат зборовите на резонерот Клеант, кој вели: „Слушајте, драги зете, таа си игра мајтап со Вас". Ова аристократско обраќање на Вие меѓу блиски роднини некако чудно се зглобува со нашето „си игра мајтап", кое не признава никаква пресилена учтивост.

Но најлошото е што во сите тие такви случаи се пренебрегнати убави наши зборови, и место нив се земени турски. Што бара во „Тартиф" с а б а ј л е место у т р о, б е љ а место н е с р е ќ а, б а д и ј а л а место н а п р а з н о — п о п у с т о, и ч место н и к а к о,

демек место значи, каршија место спроти, мајтап место подбив итн? Тоа говори за едно вистинско немислење, што придонесе од своја страна многу да се намали општиот успех и впечаток од пиесата. Јазикот на Тартиф требаше да биде уште едно завојување на нашиот театрален јазик, но тој означи не напредок, ами враќање назад. Ние го немаме Молиер таков каков што денеска навистина можеме да го имаме на македонски јазик, доволно веќе развиен, за да не биде дрскост преведувањето на класичните работи на него.

Но констатирањето на самиот лош факт ќе остане бесплодно ако не им обрне внимание на луѓето што треба во прв ред да бдеат над чистотата на нашиот јазик. Нашите писатели се немаат досега замислено што значат убавите преводи за нашата литература и јазик, а тие имено би требало преведувањето да го земат за еден важен сектор од својата работа. Само така ќе се избегне можноста, неодговорни преводи да си најдат пат дури до нашата сцена што треба да биде храм на чистиот македонски збор.



## БЕЛЕШКИ ЗА РЕЧНИКОТ НА НАШИОТ ЈАЗИК

### 1

Штом еден јазик се оформува како литературен, пред него ќе се испречи на прво место потребата да го обогати речникот свој со цел ред апстрактни зборови. Секој што денеска се труди колку толку да создава на македонски јазик, ја сетил на себеси маката и колебањето дали во еден одреден случај да направиваков или инаков избор за некој апстрактен збор. Народниот говор ни дава во оваа смисла само толку колку што е нужно да се изрази кругот на претставите од народниот живот. А пак литературниот јазик треба да ја изрази сета сложност на современата уметничка и научна мисла. Тој сам треба да ја задоволи потребата што застанува пред него — уште необработен, необружен, — и што се натрапува одеднаш со сета упорност, потребата да му се присвојат нему голем број термини од науката, од општествениот, државниот, политичкиот и културниот живот. Во тој правец се врши заправо една од најбитните и најспецифичните работи над младиот литературен јазик.

Но како да излеземе ние накрај со таа работа, и како да го обогатиме речникот на нашиот јазик? Крајно време е, навистина, да си дадеме јасен одговор на ова прашање, што значи — да го обединиме опитот од

нашата досегашна практика и да застанеме во тој поглед на извесни здрави теоретски основи. Само така, давајќи си јасна сметка за тоа што го правиме и како го правиме и зошто го правиме, ние ќе можеме да го најдеме најблискиот и најправилниот пат во развитокот на нашиот литературен јазик. За тоа нам, во денешниве услови, не ни останува многу време за губење.

2

1) Најпрвин, пред да поминеме на конкретната материја, треба да укажеме на една основна околност што денеска се одразува во целокупниот развиток на нашиот литературен јазик, а пак особено во тоа што нас токму овдека не' интересира — во речникот. Тоа е околноста што во моментот кога нашиот литературен јазик се обособува, ние имаме во Македонија напластено силно влијание од понапреднатите јужнословенски литературни јазици — бугарскиот и српскиот. Тие јазици (покрај грчкиот), во неслободниот живот на македонскиот народ, беа училишни јазици и речиси единствените јазици на книгата што се ширеше во Македонија. Тие го ширеа своето влијание и преку администрацијата. Во Македонија и денеска е, и за уште извесно време ќе биде најраширена книгата на бугарски и српски јазик. Македонската книга допрва ќе пробива пат.

Сето тоа остави печат во мислењето и во зборувањето на нашата интелигенција, помината низ туѓи школи. Денеска, кога македонскиот збор се оживотворува, негативното дејство на тоа безредно напласкано наследство во умовите на нашите интелектуалци и полуинтелектуалци се изразува најчесто во едно омрцлавено, механичко предавање на навикот, а во извесни случаи во несвесни или дури и во свесни појави на шовинизам. Зборот ни е сега, подвлекуваме, само за негативново дејство на најновото бугарско и српско јазично влијание, при оформувањето на нашиот литературен јазик, изразено главно во тоа што навикот од употребата на тие јазици им пречи често на некои наши луѓе да го сетат пулсот на нашето сопствено јазично творење. Во понатамошното кажување ние ќе имаме случај да го илустрираме сето тоа.

2) На второ место ќе ја истакнеме вистината што одвај да би се нашол некој од нас да ја откажува — а што засечува со својот острец во реченото под точка прва, имено — дека во македонскиот литературен јазик треба да најде најдоследен израз тоа што е типично за самиот народен говор, дека во него од никулците заложени во народниот говор треба да се развие стројна, самостојна структура. Македонскиот литературен јазик треба да биде навистина македонски. Треба да го бараме нашето.

Во судирањето на овој принцип со напластеното отстрана, во напорот да се просее сето што се „колонизирало" во нашиот јазик — пак од гледиштето на тој принцип, во тоа се состои и по тој раб оди формирањето, прочистувањето, разгрнувањето на нашиот речник.

3

Ние сме обично готови да примиме без многу мислење дека нашиот јазик си е сиромашен. Што да се прави — треба да се зема отстрана... Ама до колку е тоа вистина? Да не претеруваме кога ја издигаме безусловно таа констатација? Мене ми се чини дека

би требало да си речеме вака: да, нашиот јазик, како литературен, треба уште многу и многу допрва да присоздава и присобира — тоа е вистина; туку уште посигурна вистина е дека ние не си го познаваме арно јазикот и таков каков што е, и со тоа што тој денеска го има и што може да ни го предложи за употреба.

Затоа — штом ќе си го поставиме прашањето: како да го обогатиме нашиот речник, — првиот одговор треба да ни биде: треба да го изнајдеме и да го искористиме секое здраво и животворно зрно од нашето веќе натрупано речничко богатство. Ние ни оддалеку не сме го искористиле тоа што ни го даваат нашите народни песни и приказни, нашите различни народни говори. Ние не сме го прочепкале за ова ни нашето малендо литературно наследство од XIX век, — а и од него се' нешто би изделиле. Во народните говори и во усната литература ќе се најдат не само зборови врзани за конкретни предмети, туку и зборови што носат апстрактно значење или што можат многу арно да се издигнат до значењето на научни термини. Важноста на ваквите зборови е уште поголема со тоа што тие, искристализирани во самиот народен говор, можат да послужат како убави обрасци за понатамошното јазично творештво во вистински народни дух.

Јас ќе приведам овдека, за пример, два-три такви збора, земени од народната поезија и од наши текстови од XIX век, во потврда на тоа што се кажа — и со цел да се види како ќе бидат тие денеска пречекани во тремот на нашата литература.

Пред 1941 г. кај нас, во Вардарска Македонија, се употребуваше: д о г а ѓ а ј — д о г а ѓ а ј о т. После дојдоа Бугарите и како левот место динарот влезе с о б и т и е, с о б и т и е и с о б и т и е си остана. А доста



е да го отвориме Зборникот на Миладиновци и за тој толку важен и со толку честа употреба поим да најдеме чисто наш збор н а с т а н:

> Што е н а с т а н настанало
> Во града Троема?
>
> (Мил., 28)

Во речникот на Зборникот за зборот н а с т а н се даваат две значења: едното е „востание" и другото, што веќе го кажавме — „событие". Бидејќи зборот в о с т а н и е има влезено со таа форма во јазикот наш (Илинденското востание), останува сврзано со зборот н а с т а н и може многу добро да се искористи во нашиот литературен јазик второто значење — на „собитие", „догаѓај".

Во „Канунамето за селата битолцки" од 1851 г. имаме ред зборови од економската и правната област, од кои некои би можело и денеска да се оживотворат. Така е на пример со зборот п л а ќ а — п л а ќ а т а (и денеска жив во народните говори), место кој ние употребуваме п л а т а или з а п л а т а (со туѓ акцент).

Во „Материјалите од Галичкиот крај" од Панајот Ѓиноски (околу 1880) го наоѓаме зборот у т о к а што може многу убаво да се земе за географски термин како замена за у с т и е (у с т и е на река).

Нема нужда од повеќе примери. Доста се и овие за да се направат потребните изводи. Јасно е — дека убави зборови сме запретале, сега ќе се потрудиме да ги отпретаме, и жарта пак ќе светне. Би си помислил човек — што има од тоа поприродно? Да, ама на практика не оди работата така мазно.

Ако се најмеме, на пример, да го оживотвориме зборот н а с т а н, тогаш ќе видиме дека има да скр-

шиме една многу силна пречка во — создадениот навик. Поради тоа што свикнале веќе со употребата на зборот с о б и т и е, многумина тешко го примаат новиот за нив збор. На некои дури ќе им дојде и смешно. Ама овдека работата е за еден чисто македонски збор, што првенствено има право на граѓанство во нашиот литературен јазик. Ние ќе земеме, јасно, ред зборови од братските словенски јазици — само ако немаме или ако не можеме да создадеме такви свои. Во тоа ќе се изрази позитивното влијание на нас и од бугарскиот и од српскиот и од рускиот јазик. Но штом веќе имаме свој збор, како што е случај со н а с т а н, тогаш земањето назаем не е никако арно.

Нам, на пример, на сите ниту најмалку не ни пречи тоа што го употребуваме секидневно глаголот с т а н а м, н а с т а н а м за да означиме дејство што е врзано по некој начин со именката с о б и т и е (С т а н а нешто. Н а с т а н а л о лошо време). Од тој глагол народот и ја создал именката н а с т а н, по углед на многу други такви случаи кога од глаголската основа се образува апстрактна именка, — и тоа е вистинско творење во духот на нашиот јазик. А со што ќе ја сврземе кај нас формата с о б и т и е? Се разбира, со ништо. Да не говориме дека таа стара форма меѓу другото тешко се прекршува во рамките на нашиот акцент (с о б и́ т и е — с о б и́ т и е т о). Па каков приговор ќе може тогаш да се истакне против еден збор што којзнае од кога е создаден во самиот наш народ? Се разбира, никаков. Па зошто тогаш внесеното да му се претпоставува на своето? Задека нејќеме да направиме ни најмал напор да се откинеме од тоа што механички ни влегло во навикот и што ни се чини како да е единствено осветено да се пише на книга. Навикот се јавува



тука како единствена пречка. Но ние не треба да останеме во неговите нокти. Ние треба да и' придадеме повеќе полет на нашата творечка јазична мисла, за да се излева таа во форми што растат од живиот дух на нашиот јазик. Денеска повеќе од секогаш се бара од нас да му ја противставиме на механичкиот навик свеста дека треба да развиваме свој јазик.

### 4

Проширувајќи ја понатаму поставката дека во речникот на нашиот литературен јазик треба во прв ред до максимум да се искористат елементите што се веќе дадени во народниот говор, ние треба да укажеме на следната можност. Тоа е имено начинот како да се развие ново, апстрактно значење од еден збор што го има веќе во јазикот, ама само со поинакво значење. Ова ја засега особено групата на глаголските имењки што го обележуваат како таков процесот на глаголското дејство, на пример п р а ш а њ е (Многу п р а ш а њ е не треба), п е е њ е (Се чу убаво п е е њ е). На зборот п р а ш а њ е ние ќе можеме најарно да проследиме во што се состои и како се врши развивањето на ново, апстрактно значење. Денеска тој збор живее во нашиот литературен јазик веќе не само со своето првобитно значење на процес сврзан со дејството на глаголот п р а ш а м, туку и со апстрактното значење на п р о б л е м, в о п р о с (Македонското прашање, колонијалното прашање и сл.). Ова второ значење не е од којзнае кога развиено. Тоа си направи место во нашата свест само пред неколку години. Денеска нам терминот М а к е д о н с к о т о п р а ш а њ е ни звучи како нешто сосем природно и јасно. Но не беше

така пред неколку години, кога првпат почна да се слуша во таква употреба зборот п р а ш а њ е. На многумина им беше тешко да се ослободат од претстава за процес, сврзана со првобитното значење на тој збор. За да го издвоиш во свеста новото значење, за да избледнат при новата употреба на зборот признаците на процес — треба извесен напор и време. Но на многумина изразот М а к е д о н с к о т о п р а ш а њ е им се чинеше смешен. И тие беа против тоа да се полага таков напор. Ним многу арно им звучеше зборот в о п р о с (иако туѓ денеска за нашиот јазик) или српското п и т а њ е. И тука идеме до еден вистински апсурд. Ами со што е п и т а њ е поарно од п р а ш а њ е, и зошто првото да не е смешно, а второто да било? Не е ли п и т а њ е произведено од глаголот п и т а м исто онака како што е п р а ш а њ е произведено од глаголот п р а ш а м. Ако го земеме Вуковиот речник, залудно ќе го бараме под п и т а њ е значењето на в о п р о с, п р о б л е м, а ќе го најдеме само значењето што му одговара на првобитното значење од нашето п р а ш а њ е. Тоа значење се развило во српскиот литературен јазик исто така, со ист таков напор, како што се разви неодамна и кај нас, како што се развило порано и во други јазици (на пр. словенечки **vprašanje**). Ете ни за нас на овој пример уште една добра поука дека главниот фактор за развитокот на еден јазик е свеста да се создава од можностите што се таат во самиот него, при еден творечки, плодоносен напор, а дека главната пречка по тој единствено правилен пат е механичкото, безразборното предавање на туѓото влијание.

Да развиеш ново значење во зборот п р а ш а њ е, во врска со неговата специјална употреба, тоа е исто



како да создадеш нов збор, не менувајќи ја, меѓутоа, дадената форма. Тоа е еден процес сосем природен. Што се друго на пример зборовите како в л и ј а н и е, в н и м а н и е, м н е н и е итн. ако не исти такви глаголски именки како п р а ш а њ е, само архаични, што го изгубиле во својата специфична употреба признакот на извесен процес, и развиле ново значење како имиња на апстрактни предмети. Дури и денешниот наш народен говор ни дава во тој поглед паралела со примерот ј а д е њ е, што во еден случај значи процес (Многу ј а д е њ е не чини), а во друг случај го има значењето на ј а с т и е (На масата имаше многу ј а д е њ а), иако во овој случај имаме работа со означување на конкретен, а не на апстрактен предмет.

Тоа што го утврдуваме како непобитно на примерот од зборот п р а ш а њ е, тоа важи и за ред други аналогни случаи. Таков ист развој можеме да видиме и кај зборот б а р а њ е што допрва во наши дни си стекна граѓанство со ново значење на з а х т е в, и с к а н и е (Ние поставивме такви б а р а њ а). Така на пример покрај п е е њ е, како процес (Се чу силно п е е њ е), имаме и п е е њ е со значење на училишен предмет (Тој има тројка по п е е њ е), и сл. Затоа треба да се прашаме и дали ни треба зборот м н е н и е кај нас денеска, како чист архаизам, кога ние можеме да развиеме исто такво значење од нашата жива форма м и с л е њ е, та би сме имале како во горните случаи две значења од тој збор: а) Од многу м и с л е њ е умот ми се поштукна; б) По мое м и с л е њ е, тоа не треба да го сториме. Се разбира, тука веднаш кај многумина ќе се јави истата онаа пречка што ја разјаснивме на примерот од зборот п р а ш а њ е, ама ние мислиме дека јазикот во периодот на своето оформу-

вање како литературен до голема степен се изградува свесно, и дека вистината, еднаш разбрана, треба да биде активна. Ако на времето Кирил и Методи и учениците нивни не се помачеле да создадат од средствата на простиот словенски јазик самостоен систем од средства за апстрактен израз, тогаш што би било од тој јазик?

Во тесна врска со кажаното овдека стои и прашањето за терминологијата. Зашто кога еден збор се зема за термин, со самото тоа тој развива едно ново значење, различно од своето првобитно значење. Тука мислиме на нашите зборови, што, покрај меѓународните, ќе си најдат свое место во научната терминологија. И при изградбата на терминологијата треба да дојде до израз истиот принцип дека развивањето на нашиот јазик треба да се врши во прв ред само во себеси, во прв ред — како разгрнување на животворните елементи во него. Зошто ќе го земаме за термин на пример зборот с о з н а н и е, еден фосил, кога до значењето на тој термин може да се издигне зборот с в е с т (Ми се зеде с в е с т а), жив народен збор, што има поради тоа и свои ластари: с в е с е н, с в е с н а,-о.

## 5

Ние досега видовме како треба да се обогатува речникот на нашиот литературен јазик — од една страна, искористувајќи ги сите зборови со апстрактно значење што ги наоѓаме во народните говори и во народната поезија, а што често денеска се потиснати од туѓи зборови, и — од друга страна, развивајќи ново, апстрактно значење во извесни веќе дадени зборови. Не помалку важно е во оваа смисла образувањето на нови зборови, со припомош на живите изградувачки



елементи во јазикот. Зборот се создава при сврзување на неговата основа, што го носи неговото основно значење, со извесна продуктивна наставка што го специјализира тоа значење. Тоа е природниот процес на јазичното творење во областа на речникот. Во народниот говор тој процес се врши потсвесно и новите зборови, при една жива потреба да се изрази нова содржина, се образуваат потсвесно. Во литературниот јазик, при секидневната потреба да се следи развојот на мислата и да се означуваат новите предмети во материјалната и духовната култура, образувањето на нови зборови се врши наполно свесно. Но баш затоа се бара како неминовно, тоа образување да станува сосем во духот на дадениот јазик, со усет и разбирање за живите закони заложени во него како двигачи на неговиот развиток. Само така, тоа што нужно дејствувало во јазикот, сега — разбрано, може да ни послужи за свесно, волево доразвивање на јазикот. Волјата да се твори, исто како и свеста што треба и како треба да се твори, е неопходен фактор за развитокот на еден литературен јазик, особено пак во неговиот почетен стадиј. За тоа можеме да се увериме и од примерите што ги разгледавме досега.

Кога е зборот за новообразувањата во нашиот литературен јазик, тогаш имаме пред себеси заправо две групи појави: 1) давање нова форма, со припомош на извесна жива наставка, на еден збор што веќе има употреба во нашиот јазик, туку со извесна туѓа или архаична наставка; 2) образување на нови зборови, на вистински неологизми, по углед на извесни типови што ги има во јазикот.

Во оваа статија целта не може да ни биде да ги разгледаме сите случаи што се воопшто можни во врс-

ка со зборообразувањето. Важното е овдека да се реагира на извесни јасно изразени појави во сегашниот момент, што на секого му бијат в очи.

Во прв ред треба да си дадеме сметка за групата на апстрактните глаголски и други именки со архаичната наставка -ие, што кај нас имаат во поново време навлезено од бугарскиот литературен јазик. Денеска се среќаваат во нашиот печат доста вакви форми: мнение, сознание, участие, движение, значение, учение, колебание, употребление, претставление, јавление, содејствие, впечатление, заклучение, течение, распределение, состојание, положение, желание итн. Архаичноста на овие форми јас не знам кој не ја сеќава. Во нашиот народен јазик наставката -ние е одамна помината во -ње (а во некои говори дури уште подалеку во -јне), што служи за образување глаголски именки од несвршени глаголи: бегање, чекање итн. Свршените глаголи денеска во нашиот народен јазик не прават глаголски именки.

Со еден збор: именките на -ие се една оджевелица. Тие немаат корен во живиот јазик. Тие се примени од бугарскиот литературен јазик како зборови апстрактни, пред да се помислело дали и до колку во живиот наш денешен јазик имаме средства да ги изместиме. Тие внесуваат неразборица и со една друга своја страна — со акцентот. Зашто примајќи ги отстрана тие зборови, ние ги усвоваме заедно со туѓиот акцент, т. е. п о л о ж е́ н и е — п о л о ж е́ н и е т о, с о с т о - ја́ н и е — с о с т о ја́ н и е т о и сл. Таквиот изговор ја урива нашата тресложна акцентска система, која е најкарактеристичниот белег за нашиот литературен јазик, во една цела многубројна група зборови што на секој чекор ќе ги сретиш. А за секого од нас е доста



тежок напор да се прекршат тие форми под нашиот акцент, на пример — п о л о ж е н и́ е т о, с о с т о ј а - н и́ е т о, толку повеќе што нема смисла да се употребува тој напор за да се запазеле во јазикот наш тие зборови, кога може да се употреби тој многу поконструктивно. Принципот да се зачува колку што може почиста нашата акцентска система треба да го имаме над се'. Дури и при земањето на интернационални зборови, што можат да се јават во две форми, тој треба да не' раководи. Толку повеќе тоа важи за словенските зборови, за кои речиси во сите случаи имаме соодветни корени и во денешниот наш јазик.

Се поставува прашање — како да се ограничи тој наплив од архаични именки на -ие во нашиот литературен јазик? Како да се заменат тие? Одговарајќи на ова прашање, ние ќе имаме можност да ги видиме речиси сите начини за развивање на нашиот речник според природата на самиот јазик.

Така, од зборовите земени горе како примери, ние веќе порано ги имавме споменато м н е н и е и с о з н а - н и е, противставувајќи им ги на зборовите м и с л е њ е и с в е с т, како зборови од живиот народен јазик што можат во себе да го вместат и значењето на тие архаични форми. Истото важи за у ч а с т и е спрема у д е л. Тоа би бил еден начин за нивната замена.

Зборовите како д в и ж е н и е, з н а ч е н и е, у - ч е н и е, к о л е б а н и е, ни се претставуваат како глаголски именки од несвршени глаголи што и сега живеат во нашиот јазик (с е д в и ж а м, з н а ч и, у ч а м, с е к о л е б а м). А ние знаеме веќе дека образувањето на глаголски именки е појава многу обична во современиот наш јазик. Затоа нема ништо поприродно одошто да се земат горните зборови не со архаичната наставка

-ние, туку со живата, продуктивна наставка -ње, то ест во вакви форми: д в и ж е њ е, з н а ч е њ е, у ч е њ е, к о л е б а њ е. Така се добиваат современи форми, што, покрај другото, влагаат сосем природно во системата на нашиот акцент: д в и́ ж е њ е — д в и ж е́ њ е т о (како б е́ г а њ е — б е г а́ њ е т о) и сл. Па што им пречи тогаш на нашите луѓе што не ги земат овие наши форми, туку уште ги молкнат по себеси архаичните? Им пречи тоа што механички примајќи ги од бугарскиот јазик тие ја земаат наставката -ние како знак за апстрактност, а наставката -ње, при таков случај, им се чини дека придава премногу конкретност. Но дали е тоа ѓбездруго така? Не. Зар не е за секого очевидно дека на пример формата у ч е њ е е понова форма, директно произлезена од постарото у ч е н и е? Формата у ч е н и е с настаната во старословенскиот јазик како глаголска именка, што значи — таа изразувала исто толку процес колку што и сегашната форма у ч е њ е. Во специјална употреба таа развила и ново апстрактно значење, на пр. Христово у ч е н и е. По каква логика да не може тоа значење да го развие и сегашната форма у ч е њ е: Христово у ч е њ е? Тоа што станало во историскиот развиток на рускиот јазик а стаде што е попосле пренесено во бугарскиот јазик, то ест — да се специјализира архаичната форма од еден збор како носител на апстрактно, а живата народна форма како носител на конкретно значење (бугарски у ч е н и е: у ч е н е), — тоа е резултат од компромис меѓу стариот црковен јазик и народниот јазик, таму кај што книжната традиција била доста силна да му се противстави на народниот јазик во оваа точка, — но тоа апсолутно не е задолжителен пат за секој јазик. Па зошто тогаш ние како слепи да се држиме за тоа, кога — како што видовме — архаичните форми не само што не ни се требни, туку директно ја подриваат структурата на нашиот јазик? Најубедливо ќе ни покаже колку автосугестија има во сето тоа боготворење на различните -анија и -енија примерот со нашиот збор п р а ш а њ е и б а р а њ е. Ние погоре ја расправивме нивната историја. Зошто сега тие што им се чини дека не може да биде инаку, ами само М а р к с о в о т о у ч е н и е, не речат и М а к е д о н с к о т о п р а ш а н и е, или н а ш и т е б а р а н и ј а? Зар не им пречи тоа п р а ш а њ е, б а р а њ е, како апстрактна именка, без -ие на крајот? Не само што не им пречи, туку тие зборови, настанати кај нас наполно стихијно и самостојно, би требало да им послужат за образец како треба во сите случаи да постапуваме ако сакаме да го запазиме што поцелостен духот на јазикот. И другите јазици, тие токму што му дале поголемо место на народниот говор, ни даваат правец во оваа смисла (на пр. срп. п о к р е т: п о к р е т р у к о м и н а п р е д н и п о к р е т; у ч е њ е н а п а м е т и М а р к с о в о у ч е њ е и сл.). Та така, внесувањето на живата наставка за глаголски именки -ње наместо архаичната -ние, во извесен број именки од несвршени глаголи, е вториот начин за замената на тие архаични форми во нашиот литературен јазик.

Зборовите како: управление, претставление, јавление, дејствие, впечатление, заклучение, течение, и сл. добиваат современа форма според неколку типа именки од живиот јазик, образувани или со извесни наставки или по друг начин. Така имаме:

1) у п р а в а, п р е т с т а в а, п о ј а в а, по образец на именките од глаголска основа — с у п р а в а (од

суправам), направа (направам), потстава (потставам), основа (основам);

2) дејство (како предавство);

3) впечаток, заклучок, со живата наставка -ок: почеток, починок итн.;

4) тек — текот, според цел ред именки од машки род што се образуваат од глаголска основа и се еднакви со таа основа. Овој начин на образување е необично жив во нашите говори и треба да се искористи наполно во литературниот јазик. Така имаме: пек — пекот (печам), кинис — кинисот (кинисам), подрек, показ итн. Предноста на овој тип е и таа што се добиваат кратки, изразити зборови. По истиот начин, како неологизми, се образувани сосем арно излез од излезам и влез од влезам (в. во народниот јазик прелез). Затоа и зборовите отражение, отношение добиваат вистинска живост според денешната система на нашиот јазик со формите: одраз, однос.

5) Во неколку случаи старинската наставка -ние може да се измести со продуктивната наставка -ба, што денеска се чувствува како необично жива во нашиот јазик и ќе послужи за образување на зборови и не само во примерите што ќе ги приведеме, туку во еден многу поширок опсег. Наставката -ба се има силно изразено во живиот јазик, кај што наоѓаме покрај старите зборови како борба, свадба, служба и ред нови верба, желба, делба, дружба, сеидба, жалба, кражба, средба, па дури и нужба итн. Некои од нив се, како што гледаме, директно наспоредни со старинските форми: верба — доверие, желба — желание, делба — деление. Веќе



од самото тоа е јасно дека наставката -ба носи со себе значење адекватно на значењето што го има во такви случаи наставката -ние. Но ако сакаме поточно да се изразиме, наставката -ба е многу поблиска до тоа да придаде апстрактно значење на извесна содржина сврзана со глаголското дејство, одошто наставката -ние. Самиот жив јазик ја илустрира таа корелација. За секого е јасно на пример дека борење е форма сврзана по своето значење за текот на глаголскиот процес, а борба изразува значење изделено од глаголското дејство до еден апстрактен предмет. Истиот тој однос го имаме, повеќе или помалку, и од други такви случаи: делење — делба, жалење — жалба, крадење — кражба итн. Јасно е од тоа дека наставката -ба може по сешто да ни послужи да ги внесеме во нашата жива речничка и акцентска система формите положба (место положение) и состојба (место состојание), така како што веќе наполно го примивме творба (место творение). Ако положение и состојание уште се држат, за тоа е пак причината истата што толку пати веќе ја споминаме — св. Навик. Некој ќе каже: положение, состојание — голема работа, два збора, ај останале! — Еден да е, пак не треба да го оставиме така, штом можеме да си го приближиме со нова, стегната жива форма. Да не говориме дека тука на секој еден пример се работи за принципот, и дека еден збор овде, еден онде, кога гледаш — се собрале многу за тие што ја нашле леснината.

Во потврда на нашето настојување да се ограничат архаичните форми и да се заменат со нови форми, живи во денешниот процес на јазикот, иде и историјата на другите јужнословенски јазици. За српскиот

јазик нема што да говориме, бидејќи тој, формирајќи се во остра борба со славеносербскиот јазик, уште од својот почеток по решителен начин се ослободи од архаизмите. Многу е поучна во тој поглед историјата на бугарскиот литературен јазик, кој во доста случаи направи компромис со постариот јазик. Ние гледаме и во него како црвена нишка провлечена една тенденција за ослободување од архаичните форми. Тоа, се разбира, оди таму доста полека и мачно, баш поради закоренетиот навик, и бара многу подолг еволутивен пат. Но тоа сепак се забележува, како во однос на наставката -ние, така и во однос на други архаични наставки. На пример: *просвета* место *просвещение*, *молба* (што денеска се' повеќе се употребува место *заявление*), *разпределба* (покрај *разпределение*), *представа* (покрај *представление*, со диференцирано значење); или *етнографски*, *филологичен* и сл. — место постарото *етнографически*, *филологически*. Сето тоа сведочи дека законите за зборообразување во јужнословенските јазици се денеска општи, и дека литературните јазици неминовно, еден побрзо и подоследно, друг пополека и понеопределено, се стремат да ја одразат фактичната состојба на живиот народен јазик. Па знаејќи го тоа, и имајќи го пред нас туѓиот опит, зошто ние да не внесеме револуционерна свест при формирањето на нашиот литературен јазик, и да не го пресечеме одеднаш тоа што инаку ќе ни се молкне којзнае колку време? Ако не го сториме тоа, значи дека многу малку сме научиле.

Сумирајќи го изнесеното за глаголските именки на -ние можеме да речеме: 1) дека речиси сите такви именки, изведени од несвршени глаголи, можат да бидат уште во сегашниот момент заменети со живи форми што имаат веќе своја помала или поголема употреба; 2) дека во јазикот наш во сегашниот момент нужно ќе останат некои такви именки, изведени од свршени глаголи (бидејќи од свршените глаголи немаме денеска форми на -ње, како на пример *решение*, *образование* и др., и мал број од именките споменати под точка 1), како *внимание*, *влијание*, што не можат денеска директно да се сврзат со соодветните глаголски основи во нашиот јазик. Со тоа тие ќе бидат ограничени на права мера, имајќи на ум дека и ним еден ден ќе им дојде редот да им отстапат место на нови форми.



6

Тоа би биле одговорите на оние основни прашања што се поставуваат денеска при изградувањето речникот на нашиот литературен јазик. Ние особено опревме на тоа — да не се трупаат безразборно туѓи зборови и форми, ами разбивајќи ги прангите на навикот — да им се даде пат на живите елементи од нашиот народен јазик. Тоа, се разбира, не значи дека ние не треба и нема да примиме ништо ниту од бугарски, ниту од српски, ниту од руски јазик. И да сака некој, нема од тоа ништо да излезе. Нашиот живот бил и е толку тесно поврзан со животот на тие покултурни словенски народи, што нивното влијание во јазикот е неизбежно. И тоа влијание не е во никој случај пакосно, ами корисно — само ако умееме правилно да го канализаме. Јатката е во тоа — што и како ќе земаме? Зашто не е се' едно дали ќе го издигнеме за принцип, како што сакаа некои, дека — што немаме кај нас ќе си го земеме од руски, и со тоа

да го задушиме живиот импулс од самиот јазик да се разгрнува во себеси; или, напротив, ќе го издигнеме за принцип свесниот напор да се доразвива тоа што е заложено во нашиот народен говор, да се оживотворува тоа што е потиснато во него од странското и да се твори понатаму според духот на јазикот. Застанувајќи на последново гледиште, ние добиваме под нозе цврста опирачка и можеме веќе критично да се однесеме спрема тоа што напира кај нас отстрана, добро да го преценимe и да го земеме само тоа што нам ни е вистински нужно и што ќе се влее во нашиот јазик како негов жив, природен елемент.

На крајот треба непремено да разгледаме едно мислење што може кај нас често да се чуе, а што директно го засега прашањето за речникот на нашиот литературен јазик. А тоа е мислењето дека ние треба особена сметка да водиме за да им биде нашиот литературен јазик што поблизок на нашите браќа од Пиринска Македонија. Секако, литературниот јазик треба да биде силна врска на националната општност. Преку литературниот јазик се закрепува најздраво свеста за припадноста кон една нација. Но важно е да се знае по каков пат се достига тоа. Нашиот литературен јазик, закрепен врз основата на централните македонски говори, има во себеси не помалку можности да биде обединувачки центар за сите наши различни говори, одошто на пример српскиот или бугарскиот литературен јазик за своите говори. И овие јазици израснале врз основа на еден дијалект, според кого што другите народни говори зафаќаат повеќе или помалку периферна положба. Се разбира, тоа никако не значи дека литературниот јазик е еднаков со некој одреден дијалект (на пример нашиот со централните говори) —



тој е нешто ново, повисоко и поопшто и спрема оној дијалект врз чија основа поникнал. По ред историски причини кај нас во основата на литературниот јазик легнаа централните говори — најкарактеристичните македонски говори, со најмногу развиени чисто македонски црти спрема соседните јужнословенски јазици. Подобро од тоа не можеше ни да биде. Говорите во Пиринска Македонија се наши периферни говори. Јасно е тогаш дека, општо земено, односот на литературниот јазик спрема нив треба да биде однос спрема периферни говори што нужно губат извесни наши типични црти и одразуваат поголема мешаница со туѓи елементи.

Но сушноста на прашањето не е овдека во тоа. Сушноста е таму што во Пиринска Македонија има долга употреба бугарскиот литературен јазик што е станат јазик на тамошната македонска интелигенција. Тие што велат — дајте да им го приближиме нашиот литературен јазик на браќата Пиринци, тие конкретно мислат — дајте да ги земеме и ние оние многубројни елементи од бугарскиот јазик што се закорениле во Пиринска Македонија. Ние со тоа директно признаваме дека говорите во Пиринска Македонија му се поблиски на бугарскиот одошто на македонскиот литературен јазик. Ние по тој пат, посредно, со замижани очи, му се потчинуваме на бугарскиот литературен јазик. Ако бугарскиот литературен јазик успеал, поради ред историски причини, толку силно да повлијае во еден наш крај, треба ли сега да се потрудиме самите тоа влијание да си го натрапиме и на нашиот литературен јазик, жртвувајќи ја неговата самобитност заради некаква илузорна јазична општност под туѓа сенка? Не е вистина дека говорите на Пиринска Македонија му

се поблиски на бугарскиот јазик. Та тие говори се македонски. А тоа значи дека и нив, како и сите други наши говори, може единствено цврсто да ги сврзе самостојниот развиток на македонскиот литературен јазик, таков развиток што ќе ги ослободи баш типичните македонски црти и што ќе се напојува од живите сокови на народниот јазик. А пак еден компромис врз горната база, може секој да види до кај ќе не' доведе. Никакви компромиси не треба да има во јазикот, кога тие ја кршат неговата самобитност. Таков компромис во јазикот значи затемнување самобитноста на целокупната национална култура, бидејќи јазикот е најмоќното орудие на народната култура. Таква политика со јазикот е во основата погрешна. Друг е патот по кој ние треба да ја сврземе со нас Пиринска Македонија. На културното поле тоа е напрегнатото културно творештво, создавање здрава литература, во која нашиот јазик ќе блесне со истото достоинство што денеска го имаат пред него другите јужнословенски литературни јазици. А тоа ќе стане. Македонската литература, театар, печат, школа ќе ги поврзе сите Македонци со врската на општ литературен јазик. Ние ги имаме денеска во НР Македонија неопходните услови да го постигнеме тоа. Зависи од нас како ќе умееме да ги искористиме тие услови.

Да создадеме здрава национална култура — тоа е денеска задача што стои пред нас на прво место. Во борбата против Нова Југославија, реакцијата во Македонија покрај сето друго има уште една надеж повеќе: да ја искористи заостанатоста на нашиот национален развиток, да го сопира од самиот почеток растежот на македонската национална култура, да ја затемнува по таков начин македонската национална свест.



Ова се однесува главно до великобугарските хегемонисти, што мислат дека ќе можат да искористат за себе известни културни позиции на бугарштината од минатото во Македонија. Дека таква мисла има наполно узреано у нив, може да се види од статијата на проф. А. Теодоров-Балан „Делото на седма правописна комисия” (Списание на българската академия на науките, книга XX, 1945 г., 125—166), каде што таа е многу јасно формулирана. Поздравувајќи го исфрлањето на крајниот ъ во новиот бугарски правопис, проф. Балан не може да дотрае да не искаже вакви благословија:

„Като загубихме съ крайни еръ-голѣмъ политически Македония, дано безъ тоя лиховластникъ си я привържеме културно. Това не е лакомия на клеветни „великобългарски шовинизъмъ”, но духовно право на българския народъ и свещена повеля на „мощна” България” (146).

Тоа значи, со други зборови: кога нашата мудра царска политика, во лицето на Бориса III и во служба на Хитлера, фалира; кога нашите обласни управители, околиски началници, групови началници, бирници и полицаи, загарите на Велика България, и покрај сите опробани средства за крепење на „българщината”, покрај сите тепачки и затвори, — ја испуштија политички Македонија од своите челусти, редот е сега на нас, да излеземе ние на прво место, ние професорите и академиците, ние верните служители на науката и вистината, ние што во своите глави, слободни од секаква лакомија на „великобългарски шовинизъмъ”, ја носиме „свещената повеля на „мощна” България” — да излеземе за да сториме што може под денешниве услови да се стори — да си ја приврземе **културно** Македонија. Што има пологично од овој ред мисли за

еден великобугарски професор? Во името на некакво „духовно право на българския народъ" тој сака да го откаже правото на македонскиот народ на свој самобитен културен развиток. Тој смета дека со својот филолошки пепел ќе може да го запрета огнот на слободниот национален, политички и културен живот, што се вивна во Македонија. Својата статија посветена на бугарскиот правопис тој ја завршува пак со Македонија, предлагајќи да се реформира коренито бугарскиот правопис, да стане наполно фонетски, да го достигне по таков начин српскиот правопис и „въ своето равенство съ сръбския правописъ" — да може достојно да му конкурира на последниот во Македонија (великобугаринот ништо друго не може и нејќе да види во она што станува денеска во Македонија, ами само продолжување на својата борба со великосрбите, по сите линии, па и по линијата на правописот). На великобугаринот, како и на сите хегемонисти, му е трн в око слободниот национален развиток на македонскиот народ. Тој не може да верува дека Македонците ќе создадат нешто свое. „Българската книга ще отива, надеваме се, свободно въ Македония" — вели Балан, и таа ќе го стори своето — т. е. преку неа засега „ще си я привържеме културно" Македонија, а понатаму, жив е господ...

Нашиот литературен јазик е дете на нашето народно-ослободително движење. Тој се роди од едно длабоко революционерно движење, поврзано денеска со најнапредните политички сили во светот. Како таков, нашиот литературен јазик претставува уште едно средство повеќе за идеолошка борба во рацете на предните општествени сили. На тој јазик му се присвова на еден мал, досега поробен и обесправен народ, здравото



наследство од човечката култура, на тој јазик се шират денеска меѓу него светлите идеи на марксизмот-ленинизмот. Со дишењето на тој јазик добиваат тие идеи израз најблизок, најразбран, најмногу сакан за македонскиот народ. Нашиот литературен јазик е голема придобивка за сите јужнословенски народи, во делото на нивното вистинско братско сплотување, како средство што му дава на македонскиот народ да соработува — рамен меѓу рамни — во изградбата на општата јужнословенска култура. Нашиот литературен јазик е уште една победа на напредокот. Затоа со таква стрвост се нафрла против него, против националниот развиток и против националната слобода на македонскиот народ — реакцијата. На нас лежи да го држиме тоа оружје секогаш здраво управено со острецот против неа. Ние треба да го држиме тоа оружје чисто. Мислата за самостојниот внатрешен развиток на нашиот литературен јазик, што ние толку ја подвлекуваме, добива во таа светлина особено значење. На нашиот сектор главната борба на идеолошкото поле се води против идеологијата на хегемонизмот. Изградбата на нашиот литературен јазик е најсилен удар по таа идеологија.

## ЗА УПОТРЕБАТА НА РЕЛАТИВНИТЕ ЗАМЕНКИ

Има извесни синтактични прашања што за првпат, или барем за првпат со таква острина, изникнуваат од нашата литературна практика, стоејќи во врска со многу поголемото разгранување на реченицата во писмениот јазик отколку во народните говори. Случајот е таков особено со релативните реченици. Додека во секидневниот говор, при онаа карактеристична концизност на искажувањето, поретко ќе се чуе состав од главна и потчинета релативна реченица, — во литературниот јазик тој начин станува далеку пораспространет. Од друга страна секидневниот говор на народот се ограничува само на одредени типови, модели на релативните реченици, а во литературниот јазик работата се покажува тука многу поусложнета: се добива поголема разнообразност на врските од релативната реченица со главната, како и со другите потчинети реченици во дадениот склоп. Сето тоа породува прашања специфични за литературниот јазик што им се налагаат на луѓето при пишувањето и бараат определен одговор. Така и прашањето за релативните реченици се поставува кај нас најчесто под вид на прашањето — „дали кој или кој што?“ Се работи во прв ред, значи, за формата на самата релативна заменка, но земено како целокупност тоа прашање се сврзува со ваков



или инаков поглед кон оформувањето на релативните реченици, и тоа од синтактична и стилистичка гледна точка. Во таа целокупност најправилно е да се бара и неговото решение.

Пред да минам на излагањето како ни се претставува прашањето за употребата на релативните заменки во нашиот литературен јазик, и како треба тоа да се реши, сметам за потребно да ја опишам во најкратки црти состојбата на нашите народни говори во овој поглед. Тоа е нужно, зашто и покрај специфичностите на литературниот јазик, во народниот говор треба да бараме пред се’ опора и указание во кој правец да се движи овде јазичното творештво, т. е. што му одговара на духот на македонскиот јазик.

Во сите наши говори заменката што ја сврзува релативната реченица со главната во најголем број случаи се јавува во формата ш̀то, заедничка за сите родови и броеви. Нејзината употреба во таа служба толку доминира што некои испитувачи на одделни македонски говори ја сметаат дури за исклучива во нив. И добрите запишувачи на нашите народни приказни, како на пример Марко Цепенков, и’ даваат израз на таа особеност во нашиот јазик.

За пример цитирам неколку релативни реченици, земени од приказната за Силјана Штркот што ја запишал Марко Цепенков:

„Синко бре, чедо бре, Силјане, остај се, бре чедо, од лошиот ајљазлак, што си го фатил; остај се од тие лоши другари, што не се домаќинска челад... веруј, синко, оти секој син и ќерка што не слушале татко и мајка, големо наказание од Бога добиле“.

„Утре, дај Боже здравје, одење в град и назад нема да се вратам од овие тешки лакрдии, што ми ги рече стариот...“

„Имало во старо време некојси старец, што бил како светец на оваа земја.... Еднаш беше ги скарал неколку деца што биле собрани онде на крај селото под едно дрво јаворово... Тогај беше проколнал старецот сиот народ што се наоѓал во нашава земја... На трите години од помеѓу гробот на старецот извреа два извора, што се и ден денеска. И навистина, Силјане, клетвата од старецот, што ги колна предедојни, ни се исполни...”

Ако ги анализираме овие примери, ќе забележиме дека тие се од два вида. Прво, имаме таков случај кога релативната заменка врши функција на подмет во реченицата и следствено се наоѓа во номинатив: Веруј, синко, оти секој син и ќерка, што не слушале татко и мајка, големо наказание од Бога добиле” (Во српски превод оваа реченица би можела да гласи: „Веруј, сине, да су сваки син и ћерка, који нису били послушни...”). Второ, имаме таков случај кога релативната заменка се наоѓа во служба на предмет во реченицата: „нема да се вратам од овие тешки лакрдии, што ми ги рече стариот...“ (Во српски превод: „нећу да се вратим због ових тешких речи, које ми је стари рекао...“). Како што се гледа, во овој втор случај се јавува и личната заменска форма во акузатив, наполно како кога се работи за предмет членски определен. Тоа значи дека целоста: што ги рече одговара во таа смисла наполно на целоста: лакрдиите ги рече.

Но употребата на заменката што во нашиот народен јазик не се ограничува само на споменатиот случај кога се работи за подмет или предмет во релатив-



ната реченица. Заменката што ја проширува својата употреба и на сите други падежни односи. Така велиме: „Еве ги човекот што му рековме да дојде“. (На српски: „Ево човека коме смо рекли да дође”). Се работи, значи, за заменување со што на една дативна форма. Ние можеме да се искажеме и поинаку: „Еве го човекот на кого што (или на кој што) му рековме да дојде“; но очевидно е дека овој начин отстапува по убавина и стегнатост пред горниот. Исто така обичен случај е во нашиот народен јазик да се јавува што на местото од инструменталната форма на релативната заменка: „Како се вика човекот што се шеташе со него вчера?“ (Српски: „Како се зове човек са којим си се јуче шетао?“). Инаку би можеле и ние да кажеме: „Како се вика човекот со кого што (или со кој што) шеташе вчера?”.

За ваквото распространување на заменката што можеме да најдеме доста примери и кај запишувачите на нашите народни приказни. Овдека ќе дадам само еден таков пример, земен од зборникот на приказните на Шапкарев, стр. 224: „Овчарот, што беа му и дале децата да и фрлит в планина, не и фрлил“. Во случајот што ја заменува дативната форма: на кого што, на кој што.

Во заклучок треба да одговориме на прашањето — каква појава имаме пред себе? Имаме појава, карактеристична за нашиот јазик, да се засилува до голема степен употребата на формата што за сметка на другите форми од релативните заменки. Таа појава стои во потполна согласност со општата тенденција во развитокот на нашиот јазик — да се рушат синтетичните падежни форми. Заменувањето на формите како кого што и кому што со што озна-

чува елиминирање на извесни граматични значења што се содржат во тие форми, како припадноста кон одреден род, број и падеж; се' се сведува на релативното значење, содржано во формата **што**, додека одредбата на родот, бројот и падежот ја зема на себе соодветната форма од личната заменка, определувајќи ја така поблиску функцијата на **што** како на дел од реченицата (сп.: што **ти** рече, што **му** рече, што шеташе **со него** итн.). Формите на личните заменки ја играат тука, во смисла на изразување извесен падежен однос, истата онаа улога што и при членуваните именки во т.н. удвоен датив или акузатив (човекот **го** виде; на човекот **му** рече).

Така стои прашањето со употребата на заменката **што**, објаснето во најкрупни црти. За нас е од практична вредност заклучокот дека во нашиот јазик во релативно значење основна е употребата на таа форма. Тенденцијата за нејзиното обопштување е јасно изразена, па тој факт мораме да го имаме во прв ред пред очи и кога станува збор за употребата на релативните заменки во нашиот литературен јазик.

Освен непроменливата форма **што** во нашите народни говори живеат и други релативни заменски форми, иако со далеку поограничена употреба. Тоа се формите: **кој што**, **која што**, **кое што**, **кои што** (во западните говори) и **којто**, **којато**, **което**, **коите** (во источните говори). Нивната обична употреба е заправо со предлозите (на пр.: **на кого што**, **со која што**), каде — како што видовме — можат во некои случаи да се заменуваат со **што**, но исто така се јавуваат и во употреба без предлог. Еве за тоа примери од приказните на Шапкарев: „Една црвеникава ѕвезда ... **која-**



**шчо** угревјат пред полнощ, ја викает Губи-карван“ (изд. Пловдив 1885, с. 11). Или: „Месечната болест, **којашчо** ја викает: прифашчање (пак таму, с.13).

Вака е во нашите народни говори. Напоредната употреба на **што** и **кој што** во нив не' поставува пред прашањето за разграничување на нивната употреба во литературниот јазик. Уште еднаш напоменувам дека сето тоа треба да се сфаќа во целокупноста со оние нови, специфични одлики на литературниот стил, наспрема говорниот народен јазик.

Сега преминувам веќе на самото тоа прашање.

Треба веднаш да се констатира дека денеска, особено во нашиот печат, а и во другите наши изданија, не се употребуваат формите на релативните заменки во духот на македонскиот јазик. Ние видовме дека нашиот народен јазик ја претпоставува употребата на заменката **што**. Во нашиот печат пак се забележува сосем спротивна, и со ништо неоправдана тенденција за обопштување на формите **кој што**, **која што** и сл. Ќе видиме од каде произлегува таа тенденција но пред тоа ќе цитираме некои примери што ова го илустрираат.

Следните реченици се земени само од една статија во в. „Нова Македонија“:

„... искрените напори **кои што** југословенската влада ги чинеше ...“

„Основната внатрешна сила на Балканот, **која што** ги создаде тие услови, беше нашата Народна револуција“.

„... федералните држави, **кои што** се наоѓаат во составот на Демократска Федеративна Југославија...“

„... треба да дадеме еден таков сојуз **кој што** нашите маси ќе го сфатат како нов чекор кон обединувањето.“

„На преговорите к о и ш т о се продолжени во јануари 1945 година...”

„...Димитров беше оној к о ј ш т о со својот авторитет во знатна мера успеваше да ги отстранува противјугословенските стремежи на некои бугарски раководители...”

„...спораузми к о и ш т о го расчистија патот на потполното зближување...”

„...зборовите к о и ш т о Димитров ги рече...”

„...тој не е парче хартија к о е ш т о ветар може да го однесе...”

Овдека дадов само неколку примери од таа статија, а такви има во неа уште, и некои од нив, како особено карактеристични, ќе ги приведам подолу.

Веќе на прв поглед се забележува дека во сите тие случаи формите од заменката к о ј ш т о стојат на такво место, каде — според јасно изразените факти во нашиот јазик — може и би требало да стои заменката ш т о. Така би се рекло: „Основната внатрешна сила на Балканот, ш т о ги создаде тие услови, беше нашата Народна революција”. По тој начин се добива поубав, за нашиот јазичен усет, исказ. А пак безразборното форсирање на погломазните заменски форми к о ј ш т о и сл. се базира на механичкото подражавање на српскохрватскиот и бугарскиот јазик, каде што во нормална употреба ги имаме релативните заменки: к о ј и, к о ј а, к о ј е, односно: к о й т о, к о ято, което. Особено при секидневното преведување на весникарски статии станува тоа механичко пренесување. Тоа нема оправдание во фактот што, видовме, и во нашиот народен јазик, во случаи слични на горните, може да се чуе к о ј ш т о и сл. Важното е дека тоа не е типично за нашиот јазик, а ние треба да се раково-



диме од типичното во него. Во сите тие случаи се работи за употреба на релативната заменка во функција на подмет и предмет во реченицата, а тоа е услов карактеристичен за употребата на ш т о.

Неодржимоста на употребата на к о ј ш т о и сл. во таквите случаи ќе се сети особено јасно од секого во такви реченични склопови, каде што има повеќе релативни реченици една по друга, па повторувањето на удвоените заменски форми создава од стилска гледна точка неубав впечаток. За таков пример го земаме следниот текст од споменатата статија: „Ние знаеме дека во тој поглед има уште тешкотии, к о и ш т о треба да се совладаат. Има не малку отворени и скриени непријатели к о и ш т о не го сакаат напредокот на нова Југославија и на нова Бугарија, к о и ш т о не сакаат да ги видат слободни, независни и силни, к о и ш т о се крајно незадоволни со нивното зближување и искрено цврсто пријателство”. („Нова Македонија”, 13 декември 1949 година). Се разбира дека стилски многу постегнат израз би се постигнал тука да беше употребена само формата ш т о.

Не помалку изразит е и овој пример пак од „Нова Македонија”: „...запознавајќи се... со клеветничката изјава ш т о си ја дал..., а к о ј а ш т о содржи гнасни лаги, клевети против нашата земја, со к о ј а ш т о ти ги порекнуваш твоите зборови к о и ш т о нам лично ни ги упатуваше, — со гнасење ја отфрламе оваа твоја изјава” („Нова Македонија”, 22 ноември 1949 година). Оваа реченица, и инаку стилски недоволно издржана, уште повеќе станува таква имено со цела верига на форми од к о ј ш т о. Тука се губи секаква плавност и музикалност на фразата, на слухот му се налага едно постојано повторување, „којштока-

ње" — да се изразиме така. Мислам дека од овие примери се изјаснува карактерот на прашањето што го разгледуваме и како на едно прашање од голема важност за стилистиката на нашиот литературен јазик.

Со дадените примери сметам дека доволно се илустрира грешката што се чини со обопштувањето на формите како к о ј  ш т о и сл. и во оние случаи каде, во функција на подмет и предмет во релативната реченица, во нашиот јазик обично се употребува заменката ш т о. Таква погрешна тенденција се забележува особено во в. „Нова Македонија". Но имаме и друга појава, изразена повеќе во други наши весници, кога ш т о во спомενатата функција се заменува со к о ј, к о ј а, к о е, к о и. Еве примери за тоа:

„. . . младите буржоазии, к о и се стараа да најдат докази за своите завојувачки стремежи."

„. . . некои селски играорни групи к о и не сакаа да се јават на фестивалите со изворни народни ора и носии."

„. . . процес, к о ј има свој спецификичен развиток."
(Културен живот", 11 октомври 1949)

И во однос на ваквите форми, во оваа употреба, прашањето може да се реши единствено во смисла во каква што се решава кога станува збор за формите: к о ј  ш т о и сл. Тоа значи дека и тука треба да се употребува заменката ш т о.

Тоа и се налага како прв заклучок од досегашното наше излагање: во случаите кога релативната заменка има во реченицата функција на подмет или предмет, или просто речено — кога иде без предлог, таа треба во нашиот јазик да се употребува во формата ш т о. Но ова треба да се прошири и понатака: да се искористуваат во нашиот литературен јазик многу повеќе



реченици од типот на онаа: „Овчарот, што беа му и дале децата . . ." — т. е. каде со ш т о се заменуваат состави од предлог и заменката к о ј  ш т о. Поради тоа горниот заклучок, проширен и искажан во едно практично правило, би гласел: треба да се употребува ш т о секаде каде што е тоа можно. Иако дадено во една ваква општа форма тоа правило сепак не станува бесмислено: знаејќи го, ние секогаш ќе се допрашуваме до својот усет за мајчиниот јазик, и нема — што особено станува при преведувањето, — да се поведуваме механички по синтаксата на другите јужнословенски јазици. За некои огради од тоа правило ќе стане збор понатаму.

Дотука разгледавме една точка од прашањето. Нешто друго се јавува кога не се работи за употребата на релативната заменка во служба на подмет или предмет во реченицата, т. .е тогаш кога таа иде со предлози. Ние видовме погоре дека и во такви случаи во нашиот народен јазик проникнува употребата на заменката ш т о. Но не насекаде е тоа можно да се спроведе. Најчесто дури, при онаа голема развиеност на реченицата во литературниот јазик, тоа не може да се спроведе. Во таквите случаи во нашата литературна практика се изразуваат два начина: или употребата на формите к о ј  ш т о,  к о ј а  ш т о итн., или пак употребата на пократките форми к о ј,  к о ј а итн. — со соодветните предлози. Тука веднаш се јавува прашањето за распределбата на тие форми, за тоа на кои од нив треба да им се даде предност.

Бидејќи разгранувањето на релативната реченица во овој правец е една појава што го одделува писмениот јазик од нашите народни говори, бидејќи во последниве е многу поограничена употребата на такви

релативни реченици, тука сме на еден терен специфичен за литературниот јазик, па и решавањето на горното прашање треба да се сообразува со специфичните потреби на стилот и синтаксата на литературниот јазик.

Мислам дека ќе биде наполно уверливо за секого, особено пак за оние што пишуваат и што се грижат за својот стил, оти тоа прашање не може да се реши во полза на подолгите форми како кој што итн. Нашата досегашна литературна практика, опитот наш, не' учи да им дадеме предност тука на формите: кој, која, кое, кои.

Која е основната причина, содржана во нашиот јазичен стил, да предлагаме такво решение? Таа причина е од стилски карактер. Со земањето формите како кој што, при честата употреба на такви реченици во литературниот јазик кај што релативната заменка се јавува во состав со предлог, се стигнува пак до она познато натрупување на кој што, што — потсилено уште и со ред други случаи, кога што се јавува како знак за релативното значење на пример во: кај што, како што, само што, колку што, каков што и др. По таков начин идеме до неминовната потреба, ако сакаме да изградиме навистина музикална фраза во нашиот литературен јазик, да се ослободиме, каде што е можно, од елементот што во таквите состави. Каде што е можно, тоа значи — каде што со изоставањето на тој елемент не би се загубило релативното значење на составот. А таков случај имаме токму при овие релативни заменки што ги разгледуваме, и тоа е изразено веќе во нашата литературна практика.

За да го појаснам кажаното, ќе приведам еден цитат од К. Мисирков, каде што употребата на релативните заменки е распределена токму по оној принцип што овдека се застапува:

„Тија сет нај главните возразуајн'а, шчо очекуам од мнозина од мојите сонародници. Ми се чинит, оти они не сет праи и ете зашчо: Во ноата книга се зборуат, вистина, и за отцепуајн'е и за соединуајн'е, но за отцепуајн'е од тије, шчо сме веќе отцепени и со који никој пат не ќе ни позвол'ат да се соединиме, а за соединуајн'е со тије, со који сме морално задолжени да се соединиме, и со који соединејн'ето јет возможно".

И така: покрај употребата на што (шчо) во познатите случаи, овдека иде со предлог формата кои (који): со који. Ако се обидеме да ја замениме во горните случаи таа форма со: кои што, веднаш ќе сетиме колку губи реченицата од стилска гледна точка.

Кога го споменавме веќе Мисиркова, треба да кажеме дека прашањето за употребата на релативните заменки не е кај него доследно решено. Но дека тоа прашање стоело веќе пред него како прашање на нашиот литературен стил, тоа се потврдува недвосмислено од оние колебања кај него во изборот на различните форми. А тоа поставување на прашањето е за нас во случајов најважното. Би било воопшто интересно, во една специјална работа да се проследи подробно употребата на релативните заменки како кај Мисиркова, така и кај другите наши писатели.

Да се вратиме сега пак на јазикот во денешниот наш печат. Место да ја забележиме во него правилната тенденција за отклонување на елементот што од извесни состави каде што е тоа можно без да се губи нивното релативно значење. ние гледаме нешто сосем

спротивно: по аналогија на честата употреба на к о ј ш т о и сл. се внесува елементот ш т о и во состави каде што не одговара. Еве таков пример од цитираната веќе статија од в. „Нова Македонија”:

„Во време к о г а ш т о нова Бугарија туку што се раѓаше, к о г а ш т о пред бугарскиот народ и новата народна власт стоеја многубројни меѓународни и внатрешно политички тешкотии, раководството на нашата држава стапи во преговори со бугарските раководители околу воспоставувањето на федерација, која што посебно за бугарскиот народ би претставувала најдобра можност за совладување на сите тешкотии во кои што тогаш се наоѓаше” („Нова Македонија”, 13 декември 1949).

Употребата на елементот ш т о во составот к о г а ш т о е овдека сосем погрешна. Ако би ги примениле на оваа реченица уште и оние заклучоци до кои идеме во поглед на употребата на релативните заменки во нашиот литературен јазик, и ако внесеме уште две-три поправки во неа, таа би гласела вака:

„Во времето кога нова Бугарија тукушто се раѓаше, кога пред бугарскиот народ и новата народна власт стоеја многубројни меѓународни и внатрешнополитички тешкотии, раководството на нашата држава стапи во преговори со бугарските раководители за воспоставување федерација, што посебно за бугарскиот народ би претставувала најдобра можност да се надвијат сите тешкотии во кои тогаш се наоѓаше”.

Од кажаното можеше да се види во што се состои прашањето за употребата на едни или други форми од релативните заменки во конструкција со предлог и во која смисла се решава тоа прашање во согласност со опитот од нашата досегашна јазична практика.



Ако сакаме да дадеме резиме на изложеното, ќе речеме: 1. Во служба на подмет и предмет во релативната реченица треба да се употребува формата ш т о; и 2. Во конструкции со предлог треба да се форсира употребата на формите: к о ј, к о ј а, к о е, к о и (таму каде што не е можна конструкција со ш т о).

Но идејќи до овие основни заклучоци, сметам дека би било погрешно, пак од гледна точка на изградувањето нашиот литературен стил, да ги сфатиме нив како некакви догми од кои нема и не може да има отстапување. Напротив, не треба да се оди кон такво круто поставување на „сеопфатни” правила. Се работи овдека за сфаќањето и формулирањето основните развојни тенденции на нашиот литературен јазик во еден одреден пункт. Во двете горни правила е формулирано, значи, токму тоа — основното. Инаку, до вистински сестран и правилен суд ќе дојдеме, ако речеме дека и во случајот каде што му даваме предност на ш т о, и во случајот каде што му даваме предност на к о ј итн., можат да дојдат — само во поограничена мерка и со конкретно одредена стилска задача — и другите форми на релативните заменки.

Следниот пример ќе ни објасни на што мислам.

Во „Нова Македонија” од 8 декември 1949 година читаме ваква речиница: „Нашиот нов социјалистички човек се’ повеќе прави хероизми к о и ш т о можат да се сретнат само во земја к о ј а ш т о така моќно чекори во социјализам, к а к о ш т о е нашава земја...” Расправавме погоре за ваквите реченици. Несомнено таа би гласела многу подобро во ваков вид: „Нашиот нов социјалистички човек се’ повеќе прави херојски дела ш т о можат да се сретнат само во земја к о ј а така моќно чекори во социјализам, к а к о ш т о е на-

шава земја . . ." Овој пример треба да покаже дека во извесни случаи, за стилско разнообразие на фразата, на местото од ш т о во неговата обична употреба може добро да дојде и форма од заменката к о ј, а по принцип истото може да важи, само при друг некој конкретен случај, и за заменката к о ј ш т о итн. Барем мене ми се чини дека во горната реченица формата к о ј а, меѓу двете ш т о од составите: ш т о м о ж а т и к а к о ш т о, придонесува за такво разнообразие и поголема музикална плавност на фразата. На такви и слични случаи се однесува оградата дека правилата што ги формулиравме не треба да се сфатат како догми. Да подвлечеме уште еднаш дека истото се однесува и на употребата од к о ј ш т о и сл. во конструкции со предлог*. Освен тоа треба да не ги губиме од предвид овдека и случаите кога не бидува да се употреби формата ш т о, ако во одредениот реченичен состав би било недоволно јасно на кој збор заправо се однесува таа форма. На пример: „Ние не видовме во тоа прикриена работа од непријателот к о ј оди кон ликвидирањето на нашите придобивки". Ако би се употребило тука само ш т о, би имало извесна нејасност дали тоа се однесува на непријателот или на неговата прикриена работа. На овие специфичности — кога се работи, значи, за извесна потреба да се укаже на кој меѓу повеќе зборови во главната реченица, различни по род, број и сл., се однесува заменката — како и на извесни специфичности при употребата нејзина кога се однесува на имиња, нема овдека повеќе да се запираме. Но укажувајќи на

* Кон ова придаваме една забелешка правописна: ни се чини дека треба по се' да се усвои слеаното пишување на тие форми, т. е.: к о ј ш т о, к о ј а ш т о, к о и ш т о. За тоа постојат сите разлози.



тоа, истовремено укажуваме на потребата да се разработат и тие подробности. Сепак тоа нема во нешто да ја измени таа слика што ја претставивме во горните заклучоци, и — наспоменуваме — не би требало никако да послужи за база на една тенденција да се ограничува употребата на ш т о без некаква посебна причина.

На крајот пак ја истакнуваме нашата раководна мисла. Кон прашањето за употребата на релативните заменките кај нас треба да се пристапува од гледна точка на целокупноста на таа појава што засега во синтаксата и стилистиката на нашиот литературен јазик, покажувајќи извесни специфичности наспрема состојбата во народните говори. Така поставено прашањето не' доведува до догледување на основното што треба да се форсира при одредени услови во литературниот јазик, но во истото време не' претпазува од шаблонско упростување на работите. И каде што луѓе без жив усет за јазикот, што мислат дека јазикот е запечатен во строги норми во граматиките, гледаат неустановеност, брзајќи да обопштат во сите случаи една форма, ние гледаме богатство на јазикот што придонесува за неговото поголемо стилско нијансирање.

# МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК ДЕНЕСКА

## 1

Само за пет години по ослободувањето македонскиот литературен јазик доживе виден развиток во сите свои функции. Ако во 1945 година зборувавме за него како за јазик што очекува во ред случаи нормализација на своите форми, денеска е веќе неправилно да мислиме така, бидејќи не е така. Нашиот литературен јазик денеска ни се претставува со установена граматичка структура, тој како определена реалност се прима од нашите луѓе, зема свое место во нивната свест — наспрема нивниот локален говор — утврдувајќи се како јазик на македонската национална заедница. Се остварува наполно тоа што имавме право да го тврдиме уште во дните по ослободувањето — дека во условите на социјалистичката изградба во нашата земја, кога народниот живот се разраснува со невиден интензитет, и развитокот на нашиот литературен јазик ќе оди со далеку побрз темпо одошто беше случајот на пример со развитокот на другите јужнословенски јазици, при подруги услови, во текот на XIX век. Зборувајќи го ова, ние сме, се разбира, далеку од тврдењето дека во нашиот литературен јазик сите подробности се изјаснети, дека не останува ништо веќе што не бара дискусија, дооточнување и дури изменување.



Но битното е токму тоа што денеска се работи за **подробности**, на прво место од областа на речникот, додека само пред неколку години работата беше да се установат правилата на нашиот литературен јазик, врз основа на дотогашната — не многу богата — книжевна практика. А за подробности се дискутира секидневно и во однос на литературни јазици со долга историја, бидејќи јазикот не е скаменетост ами жив процес што породува се' нови и нови прашања. Ако кај нас има повеќе такви подробности за дооточнување, тоа е сосем логично и природно, и тоа ни најмалку не му противречи на фактот дека македонскиот литературен јазик е денеска со улегната граматичка структура.

## 2

Поставувајќи си за цел да укажеме на извесни прашања во врска со нашиот литературен јазик во сегашната етапа, сметаме за потребно да дадеме пред тоа сосем краток преглед на неговиот развиток или, сликовито речено, на неговите корење во минатото. Тоа го правиме од една страна — за да се оцртаат така појасно спецификите на современата етапа на тој развиток, а од друга — поради тоа што за секого од нас е важно да сфати со сета јасност дека нашиот литературен јазик не е резултат на еден акт, ами е појава историски условена од оние фактори што го движат развитокот на нашиот народ особено од XIX век наваму. Тука работата стои сосем обратно од тоа што би сакале да го докажат информбировските раководители на БКП, т. е. дека нашиот литературен јазик бил исконструисан по некаков диктат. Затоа е уште повеќе потребно да се запознаваме со историјата на нашиот јазик и да се обраќаме почесто кон неа.

Постепеното проникнување на нашиот народен јазик во литературата е еден процес што се забележува веќе кон XVII век, а веројатно бил изразен и од малку порано. Установивме дека во текстовите настанати кај нас во тоа време, и пишувани на јазик црковен, почнуваат да навлегуваат ред елементи од нашата народна реч. Еден од најстарите споменици, каде што се гледа тоа, е „Тиквешкиот зборник", што некои го датираат со XVI, а некои со XVII век. Јазикот на овој зборник кој, опфаќајќи апокрифни раскази, црковни поученија и др., спаѓа во редот на таканаречените зборници со смешана содржина — е во својата основа јазик црковнословенски од српска редакција. Во Македонија е тогаш основно тоа јазично влијание. Но во „Тиквешкиот зборник" наоѓаме веќе и такви форми, како што се за поредбените степени кај придавките: по добра, нај много, и такви зборови како: рутиште, зуница, стомна, опаш итн. — што се проникнати од нашиот народен јазик.

Колку идеме наваму, забележуваме се' поголемо засилување на таквите елементи, се' поголем достап на народниот јазик во книжнината. Понатамошен развиток во тој правец имаме во зборниците наречени „дамаскини" (по името на грчкиот црковен писател и проповедник Дамаскин Студит), што во превод направен кај нас се јавуваат при крајот на XVII век. Преведувањето на македонските дамаскини е сврзано со името на пелагонискиот епископ Григориј. Приближно, времето кога е настанат неговиот превод се установува по тоа што се знае дека Григориј бил пелагониски епископ првиот пат во 1679 година и вториот во 1691, а умрел во 1695 година. И неговиот превод во својата основа е извршен на црковнословенски јазик од српска



редакција, но тој јазик е далеку понеиздржан отколку јазикот во „Тиквешкиот зборник", со многу повеќе грешки особено во употребата на синтетичните падежни форми — зашто преводачот не бил од српската јазична средина и немал јазично чувство за формите изгубени во македонскиот јазик. За жалост јазикот на Григориевиот превод не е досега поопстојно разгледан, а притоа три најпознати преписа од него, чувани пред војната во Белградската народна библиотека, се уништени. Но и по оние одломки, што ни се достапни од нив во некои изданија, може да се суди дека во преводот на Григорија се изразува умножување на елементите од нашиот народен јазик.

Нов, значителен чекор напред во проникнувањето на народниот јазик во црковната книжевност ни е претставен во еден ракопис од XVIII век (издаден под наслов „Маћедонски зборник прошлога века", Споменик XXXI, с. 6—36), а што потекнува по секоја веројатност од говорната област јужно од Кратово. Овдека не се работи веќе само за одделни елементи влезени од народниот јазик, ами народниот говор е сосем јасно изразен, со своите различни страни, иако се' уште до голема степен примесен со конструкции од црковниот јазик. За да стекнеме најопшта претстава за тоа колку во овој текст иде до поголем израз народниот говор, во споредба со поранешните споменици, доста е да се каже дека во него срекаваме веќе употреба на членската форма и на падежни форми образувани со предлози — што се црти од најкарактеристичните во нашиот јазик.

Од крајот на XVIII век датира еден мал ракопис со црковна содржина, од Тетово (изд. во Периодическо списание, XXXIX, 1892 г.). Тој е пишуван веќе на скоро сосем чист народен тетовски говор, со малку

црковнословенски примеси. Постепеното навлегување на нашиот народен елемент во црковната литература, тој процес што можеме да го следиме, како што видовме, откај XVI-XVII век, доведува по овој начин веќе кон крајот на XVIII век до полната победа на нашиот народен јазик. Тоа не значи дека и од подоцнешно време нема да се сретнат ракописи на црковен јазик, но тоа значи од друга страна дека уште во рамките на црковната книжнина се затврдува употребата на чародниот јазик. Овој процес наоѓа свој врв во дејноста на првите наши писатели од почетокот на XIX век, Кирил Пејчиновиќ и Јоаким Крчовски. Со печатењето на нивните книги, напишани на народен јазик, до најголема степен се придонесува за зацврстувањето негово во книжнината, за создавањето една писмена традиција на народен македонски јазик. Ширејќи се далеку повеќе во народот од поранешните ракописни зборници, книгите на Пејчиновиќ и Крчовски и одговараа на потребата за прочит на јазик разбран од народот, и ја утврдуваа во него свеста дека на тој јазик може да се создава писменост и литература.

Овдека треба со особена сила да го подвлечеме значењето на така создадената писмена македонска традиција при решавањето на прашањето што се постави малку попосле — за каков треба да биде нашиот литературен јазик. Покрај употребата на народниот јазик во тогашната литература, не смееме да ја губиме од предвид и употребата негова во секидневната практика, особено во кореспонденцијата на нашите трговци од ова време. Пишувајќи на својот мајчин јазик, тие свикнуваа со неговата примена во писменоста и си ја приближуваа мислата дека имено



на него треба да се издаваат учебници, да се сочинуваат книги, да се предава во училиштата итн.

Како на основен факт треба да се укаже на тоа дека во почетокот на XIX век кај нас е формирана веќе една нова средина што ја прифаќа книгата на народен јазик, што станува двигател на економскиот развиток во Македонија, поставувајќи нови барања и цели на културно-просветното поле. Тоа е нашето граѓанство. Иако проникнувањето на капитализмот во Македонија одеше тогаш, при своеобразните услови во Турската Империја, мачно напред, — сепак тоа со една историска неминовност ги внедруваше новите форми на општествен живот, подривајќи го феудалниот беговски систем. Кај нас се одвиваше, се разбира во извесни специфични услови, истиот оној процес што и во другите земји во рамките на Турција, а кој се состоеше во формирањето на национални општности и национални движења на чие чело застануваше имено граѓанската класа во тие земји. Процесот на оформувањето на македонската нација, што се зафаќа со зародувањето на нови, капиталистички форми на производство и размена кај нас, на нови односи што ним им одговараат — го определува и развитокот на нашиот литературен јазик. Како јазик национален тој нераскидно се сврзува во својата појава и оформување со обособувањето на македонската нација.

Поради особено тешките услови во кои беше поставен нашиот национален развиток, а кои причинија пред се' да не закрепне нашата млада буржоазија во една класа доволно силна и свесна за својата сила — дојде до негово заостанување наспрема развитокот во соседните земји, до ред колебања и противречности во држењето на нашето незакрепнато граѓанство. Сето тоа

мораше да има одраз и на неговата ориентација на културно-просветното поле, а тоа значи и на развитокот на нашиот литературен јазик. И сепак постигнатото во тој поглед во текот на XIX век е од голема важност за нас и претставува несомнено сведоштво за се' посилното сплотување на нашата национална општност, наспроти сите тешкотии што се испречуваа. Во средината и втората половина на XIX век прашањето за нашиот литературен јазик се поставува веќе многу поодредено. Додека Пејчиновиќ и Крчовски, пишувајќи секој на својот дијалект со цел да му дадат на народот книга што ја разбира, не пројавуваат смислен стремеж за поставување на една општа јазична норма, откај половината на XIX век прашањето се постави токму во таков план. Тоа беше времето кога нашето граѓанство стапуваше во борба против аспирациите на великогрчката буржоазија, против Цариградската патријаршија како нејзина агентура. И културно-просветниот живот беше тогаш на значително повисоко рамниште отколку во почетокот на XIX век, кога се' уште владееше тесната црковна просвета, ширена од т.н. келијни училишта. Се јавуваа веќе културни работници од родот на Д. Миладинов, П. Зографски и др., достаточно издигнати да ги третираат прашањата на културно-просветниот живот на нашиот народ. Во тоа време и се поведе дискусија каков треба да биде јазикот што ќе се употребува во македонските училишта, т. е. каков литературен јазик треба да усвојат Македонците. Тоа е еден нов момент од најголема важност во однос на развитокот на нашиот писмен јазик. Како се одговараше на горното прашање? Како што е познато, кон 60-те години на минатиот век во тој поглед се пројавија две струи: едната што одеше кон компромисно создавање на јазик бугаро-македонски, а што се базираше врз сојузот меѓу бугарското и нашето граѓанство во борбата против власта на Цариградската патријаршија, втората што го одразуваше самостојниот пат на македонската национална преродба барајќи да се оформи македонски литературен јазик и да се пристапи во прв ред кон создавањето на една општа граматика на тој јазик. Се разбира дека самото поставување на прашањето за литературниот јазик по ваков начин претставува за нас факт од голема важност, сведочејќи исто како и издавањето на ред учебници за македонските училишта, од П. Зографски, К. Шапкарев, Д. Македонски и Ѓ. Пулески, за еден понатамошен степен во оформувањето на македонската нација.

Проникнувањето на бугарскиот литературен јазик во нашите училишта, во периодот по 1871 година, кога Егзархијата ја прошири својата просветна власт во Македонија, не можеше да го симне од дневниот ред прашањето за самостоен македонски литературен јазик. Дека е тоа така покажува јасно примерот со сп. „Лоза“ (1892), кое целеше враќање кон јазичната традиција на македонските писатели од XIX век, и особено појавата на книгата од К. П. Мисирков „За македонците работи“ (1903). Во таа книга на Мисирков е најдобро и најпотполно дотогаш разгледано прашањето, што беше поставено веќе порано: како да се создаде македонски литературен јазик. Стремејќи се кон таа цел Мисирков направи прв замашен обид да покаже на практика каков треба да биде тој јазик.

Целта да се оформи македонскиот литературен јазик, што се поставуваше свесно веќе од половината на XIX век, се достигна со силата на нашето народно-

ослободително движење, во новите услови кога на неговото чело застана нашата работничка класа и нејзината авангарда — Комунистичката партија. Работничката класа, нејзината Партија, се јави како онаа сила, каква што порано немаше и не можеше да има кај нас, која неотстапно и доследно се бореше за ослободувањето на својот народ. Со правилното поставување на националното прашање во Југославија, нашата Партија успеа да ги поврзе ослободителните сили на македонскиот народ со борбата на сите југословенски народи по патот кон социјалистичката револуција. Низ таа борба се зародува и современата македонска литература и со тоа се изградува се' повеќе македонскиот литературен јазик. Воден од КПЈ нашиот народ се бореше во Народноослободителната борба за извојување на својата слобода, за своите национални права. Меѓу другото тој низ таа борба го реши дефинитивно и прашањето за својот национален литературен јазик. Тоа беше момент пресуден и во однос на неговиот развиток.

Во периодот непосредно пред Втората светска војна нашиот литературен јазик добиваше се' поодреден лик како во творбите на нашите поети, така и во извесни драмски творби што тогаш се јавија. Во истото време, како на факт необично важен, треба да укажеме на употребата негова во илегалниот партиски печат. Со тоа македонскиот јазик стануваше се' посилно оружје во класната борба против реакцијата. Особено се изрази тоа во периодот на Народноослободителната борба, кога преку партиските материјали, во бригадните весници, во списанија и одделни литературни творби итн. — нашиот литературен јазик се развиваше понатаму, обогатувајќи ги своите функции



и изјаснувајќи ги се' поодредено своите основи. Јазичното творештво од времето на Народноослободителната борба природно се влеа во јазичниот развиток по ослободувањето, обусловувајќи го во битност неговиот натамошен врвеж. Усвојувањето на првиот наш правопис во мај 1945 г. дојде како круна на одамнешните и новите настојувања на нашиот народ, изразени во процесот на неговото национално обособување, да изгради свој општ литературен јазик. Со тој акт од историска важност се формулираа основите на македонскиот литературен јазик и се канализира неговиот развиток во одреден правец. Првиот правопис означи нормализација на оние црти во нашиот литературен јазик што во дотогашната наша литературна практика се беа достаточно изразиле.

Во овие години од примањето на правописот сме сведоци на сестраниот растеж на литературниот јазик, на неговата примена во различните области од народниот живот, на неговото се' поширoко проникнување во народните маси. Прашањата сврзани со денешната етапа во развитокот на нашиот литературен јазик ќе ги разгледаме понатаму.

3

Задачите што стојат пред нас денеска во врска со литературниот јазик се сведуваат главно: 1) на научното осветлување фактите од нашиот литературен јазик и патиштата на неговиот развиток; 2) на практичното изучување, усвојување на тој јазик во најшироки размери.

И едната и другата страна се тесно поврзани меѓу себе, во соодносот на теоријата и практиката.

Задржувајќи се прво на прашањата сврзани со научната обработка на материјалот од нашиот литерату-

рен јазик, на задачите што во тој поглед се поставуваат како примарни, сметаме дека е потребно во почетокот да си изјасниме некои од оние основни погледи што треба да се усвојат и да се имаат на ум при секое разгледување проблемите на нашиот литературен јазик.

Пред се' мораме да бидеме начисто со тоа на која основа е положен нашиот литературен јазик, кој народен говор и во каква смисла ја дава таа основа. Како што е познато, таа основа ја дадоа нашите централни говори што се од своја страна дел на една поголема јазична целост, заправо најголема меѓу нашите дијалекти, а тоа е — западномакедонското наречје. Не е овдека потребно ниту можно да даваме некаков опис на централните говори. За нас е важно да ја направиме следната констатација: штом тие говори, по ред историски причини, дадоа подлога за изградбата на македонскиот литературен јазик, тоа значи дека нивната структура во најголема мерка влегува во изградбата на литературниот јазик. Се однесува тоа како за нивната гласовна така и граматичка структура. Во однос на гласовите — да се запреме овдека само на таа страна — тоа значи дека бројот нивни во литературниот јазик, а така и нивниот изговор, се засновува наполно на гласовниот состав од централните говори. Ќе го појасниме ова на следниов пример. Кога пишуваме: к у ќ и, л а ѓ и, тоа значи дека со ќ, ѓ означуваме гласови различни од к, г во истата позиција, на пример во зборовите: к у к и (од к у к а), л а г и (од л а г а). Ние се раководиме тука токму по изговорот во централните говори. Што би се добило, меѓутоа, ако некој би го разгледувал истово ова прашање од гледна точка на некој друг, на пример исто-



чен наш говор. Тој би установил дека пред и во множината имаме еднаков изговор: к у ќ и (и од к у к а и од к у ќ а), л а ѓ и (и од л а г а и од л а ѓ а). Јасно е дека се работи за разлика во изговорот на гласовите ќ, ѓ во нашите говори. Но штом е тоа така, штом такви разлики има, тогаш во никаков случај не може да се реши прашањето за изговорот на ќ, ѓ, така и за нивното пишување во различните позиции, ако тргнува секој од материјалот на различните наши говори. Такво решение може да се постигне со најголема доследност, ако се раководиме токму од материјалот на еден определен наш дијалект, оној што ја дава основата на литературниот јазик, т. е. централниот.

Друг пример за ова ќе дадеме во врска со местото на акцентот во нашиот литературен јазик. Како што знаеме, неговата акцентска система претставува еден од највидните белези што го одликува како самостоен јазик меѓу другите јужнословенски јазици. Ќе го поставиме прашањето за една подробност во врска со акцентот — за неговото место кога имаме состав од предлог и лична заменска форма. Дали да се акцентира: с ó м е н е, с ó н а с и сл. или: с о м é н е, с о н á с и сл.? Правилниот одговор може да биде само во полза на првото, бидејќи таквиот начин на акцентирање им е својствен на централните говори, што заправо и ја внесуваат својата акцентска система во литературниот јазик. И во однос на местото на акцентот, како што беше погоре во однос на изговорот на извесни гласови, имаме разлики во говорите на нашиот јазик. Но никаква основа не може да ни дава фактот што во Скопје и воопшто во северниот појас на нашите говори се акцентира: со мéне

со нас — за да го поставуваме во таа точка под прашање тоа што го имаме во централните говори. Со ова би требало особено да се сообразуват нашите поети, што за љубов на ритамот не бидува премногу да отстапуваат од нашата примена акцентуација. Прашањето за местото на акцентот, како едно од најбитните прашања во фонетиката на литературниот јазик, се решава во рамките на тоа што ни го даваат во тој поглед имено централните говори. Секакво поставување врз различни гледишта, што сака да се опре на фактите од другите наши говори, со поразлична акцентска система, би внесувало само нејасност и мешаница, и би ја рушело единственоста на нашиот литературен јазик во една така важна точка, т. е. во однос на акцентот, со кој се одредува воопшто звучењето на нашата фраза.

Нема овдека да се запираме на тоа до каква степен учествуваат и другите наши говори во изградбата на литературниот јазик. За тоа кај нас се има доста зборувано. Овдека ни е важно токму да ја подвлечеме потребата од правилното разбирање на онаа улога што ја играат централните говори. Нивното место треба да ни биде сосем јасно, во онаа смисла во која се потрудивме да го осветлиме, во секој еден случај кога ќе приоѓаме кон разгледувањето прашањата од нашиот литературен јазик. Нивното место е одредено со тоа што тие ја даваат основата за литературниот јазик овозможувајќи ја така изградбата на една целосна негова система.

Второто прашање што сакаме да го засегнеме се однесува до перспективите на развитокот на нашиот литературен јазик. По кој пат оди неговиот развиток, кон што треба свесно да се стремиме? Неговиот развиток оди кон се' појасното изразување на народната македонска основа, и ние во врска со тоа треба да се стремиме да привлекуваме се' повеќе елементи од народниот во литературниот јазик. Тоа се однесува како кон изнаоѓањето народни зборови од сите дијалекти и нивното оживување во литературниот јазик, така и кон запознавањето на живите наставки во народниот јазик што можат да ни послужат за новообразувања, и уште пошироко — кон се' поголемото исползување на оние начини за исказ, на оние синтактични конструкции, што се карактеристични за македонскиот народен јазик. Тоа може да изгледа толку јасно и логично што дури на некого ќе му се стори дека не е потребно особено ни да се споменува. Но не е така. Ние треба да тргнеме од конкретната ситуација што ја имаме во однос на јазикот, кога голем број од нашите културни работници, до вчера учејќи се на туѓи јазици, има претрпено доста влијание од нив, губејќи го притоа во помала или поголема мерка усетот за својот мајчин јазик. Развитокот на нашиот литературен јазик ние треба да го цениме, и правилно е да го цениме, по најдобрите обрасци што се на него напишани. Во нив најмногу и се изразува народната негова основа. Но во истото време, токму поради таа ситуација што ја имаме, нужно е со особена сила да ја подвлекуваме таа основна управеност во развитокот на писмениот јазик — кон се' поголемото искористување на јазичните можности од народните говори, при истовременото сведување само на најпотребна мерка елементите што се кај нас примени по патот на влијание од другите јазици. Тоа е единствено правилниот пат на развиток на нашиот литературен јазик, тој пат кај нас неотстапно се следи и се постигнуваат се'

поголеми резултати. По тој и по никаков друг начин ќе дојде до израз во литературниот јазик врската на сите наши говори, бидејќи секој од нив ќе има што да внесе во него. Секаква друга теорија за установувањето на една таква поврзаност е неправилна и следствено — штетна. И така, при разгледувањето прашањата на нашиот литературен јазик треба како еден од основните принципи да го имаме предвид тој стремеж кон се' поголемото изјавување на неговата народна основа. Ако добро сме ја усвоиле таа мисла, тогаш ќе ни биде полесно да ги отфрламе оние работи што се кај нас непотребен нанос, а што често пати се поткрепуваат во своето постоење од навикот.

4

По ова укажување на основните погледи што би требало да се имаат во однос на развитокот на литературниот јазик, ќе преминеме кон прашањето што погоре го забележавме — за работата над научното објаснување фактите од нашиот литературен јазик. Таа страна е особено важна во денешната етапа од развитокот на литературниот јазик.

Што се направило во тој поглед досега? Не треба да ги потценуваме работите што сме ги дале, но најправилен одговор на поставеното прашање ќе биде: дека сме дале малку, и дека теоретската работа над прашањата сврзани со литературниот јазик заостанува многу зад неговиот растеж во секидневната практика.

Нема овдека да се запираме на сето она што се поставува како задача пред нашата наука во врска со литературниот јазик, а што е многу разнообразно, туку ќе укажеме на потребата да се пристапи кон решавањето на оние задачи што ќе имаат најголем одраз врз самиот развиток на литературниот јазик, што се значи за нас од најголема практична важност.

На прво место треба тука да се истакне потребата од една научна граматика на македонскиот литературен јазик, што со возможна опсежност и прецизност да го опфати неговиот материјал. Единствената македонска граматика, издадена досега, од Крум Кепески, послужи добро за задоволување на најосновните потреби во првото време, пред се' во нашите училишта. Но таа ниту по својот обем, ниту по начинот на третирањето материјалот не може веќе да задоволува. Како непосредна задача пред нас стои изработувањето на една солидна граматика што би можела да служи како за изучувањето на литературниот јазик од страна на најширок круг луѓе, така и за база врз која би се изработиле понатаму граматики за школска употреба, пригодени спрема програмите по македонски јазик во училиштата.

Од нашите учители по македонски јазик имаме право да бараме многу повеќе одошто тие досега придонесувале за изучувањето на македонскиот јазик — и на тоа прашање подолу ќе се запреме — но во истото време мораме да ја забележиме и другата страна: до колку ним им се помогнало да можат успешно да ја вршат својата работа. Треба да признаеме дека таа помош била многу мала. Дури кога ќе им дадеме повеќе помагала по македонски јазик, на прво место граматики, ќе можеме да го обезбедиме правилното и успешното изучување на мајчиниот јазик во училиштата. Излегувањето на новото проширено издание на правописот, кој сега се наоѓа во завршната фаза

на изработката, ќе биде прв чекор напред во тој поглед. Но веднаш потоа мора да последува и издавањето на нова македонска граматика. Тоа го бара императивно понатамошниот развиток на нашиот литературен јазик.

Втора, не помалку важна задача, што стои пред нашата наука за јазикот — е составувањето на еден полн речник на македонскиот јазик. Во тој поглед се има до денеска направено уште помалку отколку во однос на граматичката обработка на литературниот јазик. Меѓутоа составувањето на таков речник се налага како една од најсуштествените потреби по патот на развитокот на нашиот литературен јазик. Ние говоревме порано за основната тенденција заложена во тој развиток — да ја изјавува литературниот јазик се' повеќе својата народна основа. До најголема степен тоа се однесува кон полното искористување на речничкото богатство што се содржи во сите наши народни говори, како и во народната литература. Недоволното познавање на тоа богатство доведува во секидневната практика до излишна употреба на зборови туѓи, како и до закожурчување, особено во весникарскиот јазик, во еден одреден број се' исти зборови и изрази. Прашањето за речникот на нашиот јазик е едно од најважните прашања токму поради тоа што со создавањето на таков речник треба да се придонесе решително за дефинитивното установување на терминологијата во нашиот јазик во сите области. За да се изврши таа задача што побргу и што поуспешно, потребно е да се ангажира во работата околу прибирањето речнички материјал колку се може поголем број луѓе. За собирање таков материјал од сите краишта на нашата Република можат доста да сторат нашите учители и сту-



денти, но покрај тоа треба да се пристапи и кон образување екипи од луѓе достаточно стручно оспособени што би умееле со нужната сериозност да го вршат прибирањето на речничкиот материјал на теренот. Се разбира само по себе дека во нашиот речник не треба да влезе само материјалот од народните говори во Вардарска Македонија, ами исто така и од говорите во Егејска и Пиринска Македонија. Нашиот речник треба да биде огледало на речничкото богатство на сите македонски говори. По тој начин ќе се овозможи уште повеќе земањето на убави и пригодни зборови од нив во литературниот јазик.

Тоа што мораме да го обезбедиме, ако сакаме да не останува назад теоретската работа над прашањата на нашиот литературен јазик, е организирањето на постојано, проследено со жив секидневен интерес, разгледување на тие прашања. Потребно е не одвреме навреме да се враќаме кон нив, ами да пројавуваме неотстапна грижа за различните страни во врска со развитокот на нашиот литературен јазик. Во таа работа треба да се привлече што поширок круг луѓе, и во една заемна измена на гледиштата, во конструктивна дискусија, во изнесувањето опитот од јазичната практика во различните гранки — да се забележуваат навреме проблемите и правилно да се решаваат.

Една од основните форми во кои таа работа ќе се изрази е издавањето на периодична публикација посветена на литературниот јазик. Кон тоа веќе пристапуваме со излегувањето на месечниот билтен „Македонски јазик", издаван од Катедрата за јужнословенски јазици при Филозофскиот факултет во Скопје. Задачата на тоа списание се состои токму во тоа — да реагира непосредно на појавите во нашата јазична

практика, да придонесува за обработката на нашата граматика, за составувањето на речникот — и во врска со тоа особено за установувањето на терминологијата, за чистотата на нашиот јазик во литературата, печатот, театарот, радиото, училиштата итн.

Но тој билтен ќе може да си ги исполни така набележените задачи само ако успее да привлече што повеќе сотрудници, како меѓу оние што им е мајчиниот јазик специјалност и што можат да спомогнат во разработувањето на граматичките прашања, така и меѓу оние што секидневно, по карактерот на својата работа, се служат со литературниот јазик, и неминовно во таа своја практика се среќаваат со прашања што им причинуваат тешкотии и што бараат неодложен одговор. Нивното учество во разгледувањето на таквите прашања ќе биде знак за еден повишен интерес спрема литературниот јазик — не за безразличност, што е секогаш резултат на недоволна свест и недоволна културна издигнатост. А еден таков интерес е првиот услов за поскорото усвојување на литературниот јазик во најширок круг. Во истото време тоа ќе бара и се' поголемо издигање во областа на јазичната теорија, проникнување во основните принципи на кои се базира развитокот на нашиот литературен јазик, а за кои донекаде се спомена погоре, со еден збор — ослободување од незнаењето во јазичните прашања, што во секој случај ни причинува голема штета, а пак особено ако е придружено со претенциозност, — случај не така редок и овдека како и во другите области.

Освен соработката во споменатиот билтен како најважна форма засега за изменувањето јазичниот опит, постојат во тој поглед и други форми што треба да се применуваат. Мислиме тука на повремени дискусии во нашите редакции, научни и уметнички друштва, училишта и слично — посветени на јазичните прашања. На нив треба да се разгледуваат исто така прашањата поникнати од самата практика, да се настојува за издигањето на свеста во однос на совладувањето на литературниот јазик, да се укажува на слабостите со цел да се отклонат во иднината итн. итн. Освен тоа и целиот наш печат треба повеќе место да им дава на работи посветени на литературниот јазик. Сето тоа ќе се одрази благотворно во смисла на запознавањето со литературниот јазик, разбирањето неговите проблеми и нивното што понавремено решавање.



## 5

Во последниот дел ќе ги опфатиме прашањата во врска со ширењето и усвојувањето на нашиот литературен јазик во народот. Тоа е една од најсуштествените, слободно можеме да речеме најважната страна во животот на нашиот литературен јазик во сегашната етапа. Сето што го поставувавме порано, како задача за теоретско осветлување развојниот пат на литературниот јазик, треба имено да и' послужи на таа крајна цел — да се овозможи што побрзото проникнување на литературниот јазик во широките народни слоеви. Се разбира дека тој процес е неразделно сврзан со процесот на внесувањето културата во народните маси, со нивното издигање и се' поголемо приопштување кон придобивките на културата. До колку ние успеваме да го подигаме културното рамниште на народот, до толку придонесуваме и за ширењето на литературниот јазик како основно средство во изградбата на нашата национална култура.

Во таа целокупност од појави бројни се трансмисиите што ја пренесуваат литературната реч во сре-

дината на народот. Ние овдека немаме можност да се запираме на повеќе од таквите фактори, што имаат свое определено место во однос на ширењето на литературниот јазик, ами ќе ја засегнеме кратко само улогата на чинителите најважни во тој поглед.

Придонесот на нашата млада литература за утврдувањето на литературниот јазик во најшироките слоеви треба по достоинство да се оцени. Заправо, битното е што во литературата имаме најизразито јазично творештво, што тука се кове јазикот. Во литературните творби ни се претставени најубави обрасци на нашиот литературен јазик. Читајќи ги тие творби, учејќи ги напамет, нашите луѓе, особено школската младина, се доближуваат до убавината на нашиот јазик, ја откриваат во него неограничената можност за израз богат, сликовит и моќен. Самото тоа ја покажува и големината на одговорноста што ја имаат нашите писатели спрема литературниот јазик. Тие се должни повеќе од секого да работат над неговата чистота и да го обогатуваат.

Оддавајќи и' го на нашата литература она место, што по право и' припаѓа во однос на развитокот и ширењето на литературниот јазик, ние треба сепак, ако сакаме реално да судиме, да го забележиме тој прост факт — дека нашата литература се наоѓа во почетниот стадиј од својот развиток. Така стои работата особено со прозата, т. е. со оној литературен род што треба заправо најмногу да придонесе во изработувањето на еден наш литературен стил. Се' додека така стои прашањето со развитокот на македонската проза, не можеме да очекуваме да ја изврши нашата литература во полн опсег својата задача во однос на литературниот јазик.



Меѓутоа, би сакале да подвлечеме дека се нема досега направено се' што можеше да се направи, та и онаа проза што ја имаме да укаже најголемо можно дејство во таа смисла. Освен збирката „Растрел" од Ј. Бошковски, други збирки на нашата проза досега не се излезени. Печатени другите раскази по списанија, не го наоѓаат секогаш оној број на читатели до кои бездруго би требало да дојдат. Затоа, според нас, би било нужно да се преземат мерки за нивното излегување во одделни изданија, било во заеднички зборник, или дури посебно во серија од мали книшки. По тој начин ќе се одговори донекаде, меѓу другото, и на онаа потреба од лектира што се има во нашите средни училишта, а што не може да се задоволи само со текстовите во читанките.

Друштвото на писателите на Македонија би требало, ни се чини, на своите редовни собирања, при дискутирањето за нови творби, да обрнува особено внимание на нивниот јазик и да го развива кај своите членови и кандидати стремежот за што поубав, поправилен и побогат јазичен израз. Такви дискусии можат да се спроведуваат и специјално посветени на јазичните прашања, како и на разгледувањето јазикот во нашите објавени прозни и поетски творби досега.

Далеку пообемна од нашата оригинална проза е прозата преведена од туѓите јазици. И бидејќи таа го сочинува најголемиот дел од тоа што го имаме за прочит на наш јазик, сосем јасно е дека таа преводна литература во однос на јазикот го дополнува тоа што го немаме поради неразвиеноста на нашата проза — но во истото време од тој факт излегува дека со особена будност мораме да го следиме квалитетот на таа преводна литература токму од јазична страна. Нашиот

опит ни покажува дека во многу случаи сме добивале преводи што се од јазична страна под секаква критика, што се правени од луѓе кои ниту го познаваат јазикот на оригиналот ниту македонскиот литературен јазик. Во таа смисла и натаму се налага правење критички прегледи на преводите од јазична гледна точка. За нас е од поголема важност да добиеме макар и помалку преводи, ама да се јазично издржани, одошто да се стремиме кон квантитетот.

Особено треба да се подвлече потребата — да се форсира во овој момент многу повеќе издавањето на нашите народни умотворби. Иако на важноста од издавањето нивно се укажуваше веќе порано, и тоа токму во однос на големата улога што тие, издадени со јазик нормализиран спрема литературниот, би ја изиграле во неговото ширење, — за изминативе неколку години се нема направено во тој поглед, освен два-три исклучока, нешто поосновно. Колкав е пак интересот во народот за таквите изданија се гледа од тоа што тие за многу кратко време се исцрпуваат.

Ние говоревме за празнината што се сеќава поради неразвиеноста на нашата проза. Меѓутоа, барем неколку стотини страници народни приказни, собрани од Шапкарев, Цепенков и др. се' уште лежат неискористени за нас во тешко достапни изданија. Јазичното нивно богатство, сликовитоста на изразот во нив — може необично многу да придонесе, како за будењето љубов и усет спрема мајчиниот јазик во нашето училиште, така и за освежувањето на нашиот литературен стил. Треба, значи, се' да сториме за да се искористат токму во овој момент, кога е најпотребно, сите можности во однос на усовршувањето и ширењето на нашиот литературен јазик што би ни ги дало издавањето на народните умотворби.



Во понатамошното излагање ќе се запреме пред се' на улогата на нашиот печат и училиштата спрема ширењето на литературниот јазик. За што се работи тука? Треба да се забележи на прво место фактот дека со разрастувањето на нашиот печат, како и на училишната мрежа, за работа сврзана по најдиректен начин со јазикот се привлекоа голем број луѓе, журналисти, учители и др. што порано немале можност да го изучат основно својот јазик. Во исто време треба да се има предвид разноличноста на нивниот состав, во смисла на општокултурната и стручната изграденост. Сите тие луѓе, меѓутоа, како што рековме, се повикани да бидат, секој на својот сектор, оние работници што со својата секидневна дејност ќе придонесуваат по најрешителен начин за усвојувањето на литературниот јазик во народните маси. Ефектот на нивната работа во тој поглед зависи, се разбира, во прв ред од тоа до колку тие самите положиле труд да се упатат во прашањата на литературниот јазик, да ја изучат неговата граматика и правопис и да ја разберат должноста што ја имаат спрема литературниот јазик.

Како стои во тој поглед со печатот? Нема потреба да докажуваме особено дека од ослободувањето па наваму јазикот во нашиот печат се има значително подобрено. Тоа важи во прв ред за јазикот во нашиот дневен лист „Нова Македонија". Но дека останува уште доста да се желае, исто така не подлегнува на никакво сомнение. Карактеристична слабост на јазикот во нашиот печат општо е се' уште механичното пренесување на извесни синтактични конструкции при преведувањето на вестите и статиите од српскохрватски јазик.

Но освен тоа, во нашиот печат си наоѓаат израз и две лоши појави што по секој начин треба во најскоро време да се уклонат. А тоа се: недоволното или никаквото познавање на правописот и извесни локалистички тенденции што идат до израз во весниците издавани во внатрешноста.

Карактеристичен пример за тоа колку малку од страна на извесни наши редакции се полага грижа за правописот и граматиката на нашиот литературен јазик, ни даваат овие случаи: во прилепскиот весник „11 октомври" во бројот од 2 декември 1949 година се среќаваат околу 550 правописни и граматички грешки, а во „Вардарски глас" од 1 јануари 1950 година околу 280!

Се разбира дека такво нешто не може да се трпи. Тоа укажува на крајна незагриженост во однос на јазикот токму кај некои од оние луѓе што, како што беше истакнато погоре, по карактерот на својата работа се призвани да бидат пионери на затврдувањето на нашиот литературен јазик во народот. Ваквите појави досега кај нас минеа без никаква реакција против нив, и токму затоа и можеа да земат размери поголеми одошто воопшто може да се претстави. Наша задача е натаму со остра критика да ги искоренуваме тие појави.

Не помала пречка во ширењето на нашиот литературен јазик претставуваат извесни локалистички тенденции што се јавуваат во нашиот локален печат. Во секој од листовите во внатрешноста вие ќе сретнете елементи што, противно на правилата на литературниот јазик, се земаат од месниот народен говор. Така во прилепскиот: учејнето, гласајне и сл.; во тетовскиот („Шар"): бева, дојдова итн. И оваа појава се



базира на недоволното изучување и усвојување на литературната норма, и од друга страна — што се сведува пак кон истото — на недоволно изградена свест дека нашиот литературен јазик пред се' се карактеризира со својата единственост, и како таков тој претставува јазик општомакедонски, а секое толерирање на локализмите во печатот оди директно против таа единственост на литературниот јазик. Оние луѓе што работат на журналистичкото поле треба да го сфатат тоа и да се постараат да ја отклонат што побргу таа негативна појава. Само со најсериозно однесување кон јазикот може нашиот печат да одговори на улогата што му се паѓа во процесот на ширењето на нашиот литературен јазик, а што не е мала — кога ќе се има предвид тој факт дека имено печатот секидневно доаѓа во рацете на најголем број наши луѓе, и дека тие — не читајќи често пати нешто повеќе — се упатени по него да судат за литературниот јазик и да го учат.

За изучувањето на литературниот јазик во нашите училишта се пишуваше во последно време во печатот (в. „Нова Македонија" од 15 јануари 1950 година). Тука се констатираа како напредокот направен во тој поглед од ослободувањето до денеска, така и некои основни слабости што се' уште се провлекуваат, сопинајќи го правилното усвојување на литературниот јазик во училиштата.

Ние порано споменавме дека останува кај нас многу да се направи за изработување учебници и помагала што му се неопходно потребни на предавачот по македонски јазик и на учениците за правилно одвивање на наставата. Не бидува да губиме од предвид дека оној кадар со кој денеска располагаме има голема

потреба од пополнување својата стручност, за да може да одговори на задачите што му се поставуваат. На тој кадар треба да му се помогне, а форми за таква помош постојат многу, и некои веќе се спроведуваат, но основното си останува пак прашањето — за учебниците по македонски јазик пригодени спрема училишните програми.

Независно од сето тоа, од предавачите по македонски јазик треба да се бара полагање повеќе усилија и грижи за својот предмет отколку досега.

Во што се состои основниот проблем при изучувањето на литературниот јазик во училиштата? Во тоа да се ослободат учениците од својот локален говор, што го научиле дома, и да го усвојат литературниот јазик, оспособувајќи се правилно да се изразуваат и писмено да ги предаваат своите мисли. Тој проблем не е специфично наш, тој постои насекаде, бидејќи во секој јазик наспрема литературниот стојат народните говори. Во секој таков случај зависи од наставникот како ќе излезе накрај со таа задача. Ако е тој пред се' достаточно подготвен во својот предмет, ако покрај тоа е длабоко свесен за важноста на неговата работа во однос на ширењето на литературниот јазик, тогаш и резултатите од неговата работа ќе бидат плодни. Во противен случај, т. е. ако таква свест нема кај предавачот во достаточна мерка, ние можеме колку сакаме да му спомагаме со издавање на потребните учебници, читанки и сл. — и сепак нема да се постигне целта.

Како што покажуваат и резултатите од последните ревизии направени од страна на Министерството за просвета, кај извесни предавачи по македонски јазик не се забележува токму тој основен стремеж — да се борат за искоренување на локализмите од јазикот на учениците, а за усвојување на литературниот јазик од нив. Нешто повеќе, има и такви случаи, кога самите наставници се поведуваат по јазикот на учениците и не обраќаат доволно внимание да се изразуваат на литературниот јазик. По тој начин, место да им спомогнат со својот личен пример, тие само ги дезориентираат учениците, и внесуваат распашаност во однос на изучувањето на литературниот јазик. Се разбира дека оваа појава е крајно штетна и против неа мора да се води постојана борба. Треба по сите линии да се заостри прашањето за изучувањето и практичната употреба на литературниот јазик во училиштата. Ако не се преземат такви мерки, ние уште со години ќе добиваме од средните училишта кадри што недоволно ја владеат писменоста и литературниот јазик, а тоа значи големо снижување на нивната култура, зашто еден вистински културен човек не може да се замисли ако не го владее достаточно литературниот јазик.

Кога се поставува прашањето за практичната употреба и за теоретското изучување на нашиот литературен јазик во училиштата, тогаш не треба да мислиме дека таа работа се ограничува само на часовите по македонски јазик и на предметните наставници. Ништо нема да се постигне ако само на часовите по македонски и само од наставниците што го предаваат тој предмет се бара да се борат за употребата на литературниот јазик. Тоа е недостаточно, и би се нарушувало уште повеќе ако на другите часови, по другите предмети, и наставниците и учениците си зборуваат секој по своему не полагајќи грижа да го усвојат литературниот јазик. А во нашите училишта ситуацијата е во тој поглед главно таква. Водејќи борба за правилното

предавање на литературниот јазик како предмет во нив, ние треба да се бориме и за неговата примена во целокупната настава. Во тој поглед е нужно да се подвлече одговорноста на сите учители, независно од тоа кој предмет предаваат. Само така нашето училиште ќе стане тоа што треба и што мора да биде — расадник на нашиот литературен јазик.

Особено место во ширењето на нашиот литературен јазик им се паѓа на радиото и театарот. Нивното воздејство е, имено, од најголема важност за формирањето на правилен литературен изговор. Во таа смисла тие го земаат она место што во однос на писмената реч го имаат литературата и журналистиката.

Јазикот на радиото е, сосем јасно, до голема степен во зависност од јазикот на печатот. Подигањето на квалитетот на последниот ќе се одрази најблаготворно и врз јазикот на нашето радио. Но овдека е нужно да ја истакнеме токму онаа специфичност на радиото: што преку него нашиот книжевен изговор, звучењето на нашиот литературен јазик се пренесува на најголеми пространства. Слушајќи секидневно вести, предавања и др. по нашето радио, нашите луѓе на еден жив и впечатлив начин го воспримаат литературниот јазик, свикнуваат со неговата говорна музика. Бидејќи радиото врши толку важна функција во однос на распространувањето на литературниот јазик, од самото тоа произлегува каква грижа за јазикот треба да се полага во него. Усвојувањето акцентот на литературниот јазик до совршенство, а исто така и правилниот изговор на гласовите — тоа е основната задача на спикерите и артистите што зборуваат преку нашето радио.



Истото тоа важи, се разбира, и за луѓето од театарот. Во сите културни земји театарот се смета како извор на чистиот литературен изговор, место каде што тој изговор со најголемо чувство на одговорност се култивира. Нашиот Народен театар во Скопје, уште од своето отворање, ја зеде таа тешка задача на себе. Како на еден важен услов за да ја реши тој успешно, треба да се укаже на потребата, Театарот да не се изолува во својата работа над јазикот од другите наши центри што во тој поглед стојат на преден план. Театарот треба да биде во жив контакт со Друштвото на писателите и со специјалистите по македонски јазик, барајќи во заемната измена на гледиштата и на опитот пат за најдобро решавање на прашањата во врска со театралниот јазик. Со изјаснувањето правилата на нашиот акцент и со работи посветени на изговорот на гласовите во литературниот јазик, нашата наука за јазикот е должна да му даде потребна помош на театарот.

Денеска ние имаме разгранета театарска мрежа во внатрешноста. Грижата за јазикот се поставува не помалку како основно барање не само во нашите обласни и градски театри, ами во секоја една театарска група. Ние мораме сите нив да ги претпазиме од оние застранувања на кои укажавме зборувајќи за јазикот во локалниот печат. Скопскиот Народен театар треба во тој поглед да им дава пример за правилно сфаќање улогата на театарот во однос на литературниот јазик.

Зборувајќи за најважните сектори на кои се врши творечка јазична работа и каде што со особена устременост треба да водиме борба за чистотата на нашиот литературен јазик, за неговото усвојување — ние не можеме да ја одминеме нашата администрација. Се

работи за тоа сета онаа голема секидневна преписка што се врши меѓу одделните установи, сите наредби, објави, законски прописи и др. што ги издаваат тие, со еден збор — сите акти на нашата администрација да бидат пишувани на коректен литературен јазик. Во тој поглед работите се далеку од тоа да не' задоволат. Може дури со право да се каже дека администрацијата стои најлошо во однос на употребата на литературниот јазик. Доста е да земе човек речиси секој, макар и најстереотипен акт, па да се увери во тоа.

Борбата за подобрување на јазикот во администрацијата вклучува во себе неколку важни компоненти. Пред се' тука се поставува задачата да се научи литературниот јазик од оној голем број луѓе што работат во надлештвата. Да се постигне пак тоа, макар и во најосновното за прво време, нужно е да се преземат извесни одредени мерки, а во прв ред да се организираат по установите курсеви за изучување на литературниот јазик. Сето тоа треба да се спроведува при најголема објаснувачка работа за важноста на усвојувањето на литературниот јазик.

Втора важна страна што стои во врска со подобрувањето на јазикот во администрацијата претставува прашањето за установување терминологијата по различните службени гранки. Тоа прашање директно ја засега изградбата на речникот на литературниот јазик и како такво има принципиелна важност. Во нашите канцеларии јазикот не се восприема само пасивно, ами до голема степен се врши и јазичкотворечка работа, имено во смислата на создавањето на терминологијата. Ако не се положи достаточна грижа за јазикот во администрацијата, ако се остави во тој поглед се' на стихијноста, тогаш ќе произлезе несомнено штета за



самиот литературен јазик, бидејќи ќе се даде можност да влезат во употреба и да се зацврстат во навикот елементи туѓи на неговиот дух. Влијанието што го врши јазикот на администрацијата во народните маси не бидува да се потценува, а тоа влијание може да се изрази во негативна смисла ако не се поведе сметка за чистотата на тој јазик. Исто како што е нужно да се даваат критички анализи за јазикот во литературата, театарот и др., треба таква анализа да се спроведува и во однос на јазикот на администрацијата. Напоредно со подигањето на јазичната култура на службениците, на нивната писменост, и овој интерес за јазикот на администрацијата ќе придонесе многу да се постигне целта, во нашите установи да се употребува коректен литературен јазик.

Од дадениот преглед се налага заклучокот за обемноста и разностраноста на задачата — да се овозможи што поширoко проникнување на литературниот јазик во народните маси, да се поведе решителна борба за чистотата на јазикот на сите сектори. Таа задача бара многу координирани усилија. Нашата Партија, организаторот и двигателот на целокупниот развиток во нашата земја, пристапува кон неа како кон една од основните задачи на нашиот културен живот. Нешто повеќе, борбата за усвојување на литературниот јазик има за нас голема политичка важност. Се работи за еден од основните елементи на нашата национална општост — за литературниот јазик. Отаде станува сосем јасно какво место треба да му одделат нашите партиски организации на тоа прашање. Грижата за изучувањето и чистотата на литературниот јазик треба од нивна страна секидневно да се пројавува. Партиските комитети треба да покажат жив интерес за со-

стојбата во тој поглед на својот терен, во надлештвата, театрите, културно-просветните друштва итн. Тие не можат да стојат настрана пред оние факти од родот на јазичните грешки во печатот што беа споменати. Тие треба да ги побараат причините за таквите пропусти, и да преземат соодветни мерки, не допуштајќи да излезе ништо без совесно извршена јазична редакција. Правилното сфаќање од страна на партиските организации каква е важноста на изучувањето на нашиот литературен јазик ќе претставува еден од основните услови за успешно решавање на задачите што стојат пред нас во сегашната етапа во однос на литературниот јазик.



## СОДРЖИНА

